„За оние кои избегнуваат да му робуваат на тагутот и се усмерени кон Аллах има радост. Израдувај ги робовите Мои“ (39/Зумер, 17)





لا إله إلا الله

# Лаилахеиллаллах


teuhid
BASIM YAYIN

1-ТО ИЗДАНИЕ



# “Лаилахеиллаллах”

**ХАЛИС БАЈАНЏУК**
**(Ебу Ханзала)**

“Навистина ние меѓу секој народ испративме пратеник (да повикува): ‘правете му ибадет/робувајте му на Аллах и избегнувајте го тагутот’.”

(16/Нахл, 36)




www.tevhidkitap.net
www.tevhidmeali.com
www.tevhiddersleri.org
www.tevhiddergisi.org
tevhiddergisi@gmail.com

# Лаилахеиллаллах

ХАЛИС БАЈАНЏУК
(Ебу Ханзала)

**Техничка подготовка:** **Лекторирање**
Tevhid Basım Yayın, 42546
**Исправки**
Tevhid Basım Yayın, 42546

**Печатење** **Печатница**
Enes Basın Yayın ve Matbaacılık Ltd. Şti.
Litros Yolu Fatih San. Sit. No: 12/210
Topkapı/İstanbul - Sertifika No: 45822

**ISBN:** 978-605-69350-2-2
1-то издание, 04/2022

**Контакт:** **Е-пошта**
tevhiddergisi@gmail.com
**Телефон**
+90 545 762 15 15
**Поштенска адреса**
P.K. 51 Güneşli Merkez PTT
Bağcılar/İstanbul
**Централа**
Kirazlı Mah. Mahmutbey Cad. No. 120/A
Bağcılar/İstanbul

**Продажни места:**
**Истанбул** : Kirazlı Mah. Mahmutbey Cad. No. 120/A 34212 Bağcılar/İSTANBUL 0 545 762 15 15
**Анкара** : Piyade Mah. İstasyon Cad. No. 190 Etimesgut/ANKARA 0 543 225 50 48
**Дијарбакир**: Kaynartepe Mah. Gürsel Cad. No. 90/A 21090 Bağlar/DİYARBAKIR 0 543 225 50 43
**Конја** : Mengene Mah. Büyük Kumköprü Cad. No. 78/A 42020 Karatay/KONYA 0 543 225 50 49
**Ван** : Vali Mithatbey Mah. Gündüz 2. Sok. No. 2 A İpekyolu/VAN 0 543 225 50 45

# СОДРЖИНА

بِسْمِ اللّٰهِ الرَّحْمٰنِ الرَّحِيمِ

اِنَّ الْحَمْدَ لِلّٰهِ نَحْمَدُهُ وَنَسْتَعِينُهُ، وَنَسْتَغْفِرُهُ، وَنَعُوذُ بِاللّٰهِ مِنْ شُرُورِ اَنْفُسِنَا، وَمِنْ سَيِّئَاتِ اَعْمَالِنَا، مَنْ يَهْدِهِ اللّٰهُ فَلاَ مُضِلَّ لَهُ، وَمَنْ يُضْلِلْ فَلاَ هَادِىَ لَهُ، وَاَشْهَدُ اَنْ لاَ اِلَهَ اِلاَّ اللّٰهُ وَحْدَهُ لاَ شَرِيكَ لَهُ، وَاَشْهَدُ اَنَّ مُحَمَّدًا عَبْدُهُ وَرَسُولُهُ

﴿يَآ اَيُّهَا الَّذٖينَ اٰمَنُوا اتَّقُوا اللّٰهَ حَقَّ تُقَاتِهٖ وَلَا تَمُوتُنَّ اِلَّا وَاَنْتُمْ مُسْلِمُونَ ﴿١٠٢﴾﴾ اٰلِ عِمْرٰنَ/١٠٢

﴿يَآ اَيُّهَا النَّاسُ اتَّقُوا رَبَّكُمُ الَّذٖى خَلَقَكُمْ مِنْ نَفْسٍ وَاحِدَةٍ وَخَلَقَ مِنْهَا زَوْجَهَا وَبَثَّ مِنْهُمَا رِجَالًا كَثٖيرًا وَنِسَآءً وَاتَّقُوا اللّٰهَ الَّذٖى تَسَآءَلُونَ بِهٖ وَالْاَرْحَامَ اِنَّ اللّٰهَ كَانَ عَلَيْكُمْ رَقٖيبًا ﴿١﴾﴾ النِّسَاءِ/١

﴿يَآ اَيُّهَا الَّذٖينَ اٰمَنُوا اتَّقُوا اللّٰهَ وَقُولُوا قَوْلًا سَدٖيدًا ﴿٧٠﴾ يُصْلِحْ لَكُمْ اَعْمَالَكُمْ وَيَغْفِرْ لَكُمْ ذُنُوبَكُمْ وَمَنْ يُطِعِ اللّٰهَ وَرَسُولَهُ فَقَدْ فَازَ فَوْزًا عَظٖيمًا ﴿٧١﴾﴾ الْاَحْزَابِ/٧٠-٧١

اَمَّا بَعْدُ فَاِنَّ خَيْرَ الْحَدِيثِ كِتَابُ اللّٰهِ، وَخَيْرَ الْهَدْىِ هَدْىُ مُحَمَّدٍ، وَشَرَّ الاُمُورِ مُحْدَثَاتُهَا، وَكُلَّ مُحْدَثَةٍ بِدْعَةٌ، وَكُلَّ بِدْعَةٍ ضَلاَلَةٌ، وَكُلَّ ضَلاَلَةٍ فِى النَّارِ

# ХУТБЕТУ'Л ХАЏЕ

"Сета слава му припаѓа само на Аллах. Ние Него го славиме, од Него бараме помош и прошка. Се засолнуваме кај Аллах од злото на нашите души и нашите зли дела. Кого Аллах ќе го упати на прав пат никој не може да го залута. А кого Тој ќе го залута никој не може да го упати на прав пат. Сведочам дека освен Аллах нема друг бог. Тој е еден и единствен. Тој нема ортак. Повторно сведочам дека Мухаммед е Негов роб и пратеник.

'Еј верници! Плашете се од Аллах со правилна богобојазност! Испуштете душа само како Муслим-и/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах.'[1]

'Еј луѓе! Плашете се од вашиот Господар кој ве создаде од една душа, и од него му создаде сопруга, а од нив двата создаде и расеа (на светот) многу мажи и жени. Плашете се од Аллах, во чие име меѓу себе се замолувате и од (раскинување на) раднинските врски. Навистина Аллах ве набљудува.'[2]

'Еј верници! Плашете се од Аллах и зборувајте го само тоа што е правилно и вистина, за возврат (Аллах) да ви ги поправи вашите дела и да ви ги прости гревовите. Оној кој ќе биде покорен на Аллах и Неговиот Пратеник ќе постигне голем успех (спас).'[3]

'После ова, без сомнеж, најубави од зборовите се зборовите (келамот) на Аллах, најдобриот пат е патот на Мухаммед. Најлоши се работите кои после се додадени. Се што е после додадено е новотарија, се што е новотарија е лутање, секое лутање води кон огнот.' "[4]

1. 3/Ал-и Имран, 102
2. 4/Ниса, 1
3. 33/Ахзаб, 70-71
4. Müslim, 867; Nesai, 1578

# МУКАДДИМЕ/ПРЕДГОВОР

"Лаилахеиллаллах" е заедничка покана на сите пејгамбери (пратеници).

Овој збор ги дели племињата на Муслим-и и ќафири...

Овој збор ја одредува дестинацијата на луѓето на овој свет и ахирет...

Заради овој збор, низ минатото, меѓусебно се спротиставувале татковците и синовите...

Овој збор, го стави Нух (а.с.) во бродот на спасот, а неговиот сакан син се удави во брановите на водата...

Овој збор го спаси Лут (а.с.), а на неговата сопруга и врнеа камења од небото...

Заради овој збор, Ибрахим (а.с.) на татко му и племето, со сета храброст, им рекол "Вие и вашите татковци сте залутани ..."[1]

Овој збор ги спасил Израелците од тагутот на нивното време, четириесет години лутале во пустината...

1. 21/Енбија, 54

Овој збор бил причина за сите аристократи да ги мачат пејгамберите…

Заради овој збор, Неговиот Пратеник (сав), кој бил најдоверливиот во тоа време, бил нарекуван "поет, лажго, луд, јасновидец, врач"…

Заради овој збор, Неговиот Пратеник (сав), додека бил трговец, рекол: "Се додека да му се прави ибадет на Аллах, кој нема ортак, испратен сум со меч…"[2]

Овој збор го изговорил робот Билал (р.а.) пред Умејје, господарот на Мека…

Заради овој збор, Арапите кои живееле разделени и во презир, се појавиле на историската сцена обединети и со слава…

Заради овој збор, замислете, создадени се луѓето и циновите.



Заради овој збор Аллах (џ.џ.) задолжил стотици илјади пејгамбери (а.с.) да го кажат, објаснат, да го живеат.

Заради овој збор, замислете, се објавени книгите.

Заради овој збор се напуштени домови, пријателите станале непријатели и биле извлечени сабји.

Тој збор е "Лаилахеиллаллах".

Целта ни е овој збор да го разбереме, да го објасниме и заедно да го живееме.

Без сомнение, најголемо служење и најголема чест

2. Ахмед, 5114

претставува неговото разбирање, живеење канењето на луѓето кон овој збор.

Ова е каузата на пратениците. Кој ќе влезе на овој пат е храбар војник на каузата на тевхидот кој наликува на пратениците.

Колку и да го славиме Аллах (џ.џ.), нема да биде доволно. Бидејќи со Негова помош и милост, поканата на тевхид бргу се шири. Со Неговата добрина и благодат, каначите на тевхид живеат ново воздигнување.

Тагутите колку и да се трудат да шират ширк, новотарии и неред, сепак не можат да го сопрат усмерувањето кон тевхид.

Човештвото, успиено со убедувања, лаги и празноверие, со цврстите, вистинити и правилни докази на тевхидот, се буди. Вештачките лажни ѕидови испреплетени меѓу човековата природа од раѓање и тевхидот, со доказите на тевхидот јасни како сонце, се рушат еден по еден. Слава на Аллах (џ.џ.).

Причината да ја напишеме оваа книга беше да искажеме благодарност/пофалба за овој прекрасен развој и да одговориме на повикот на нашите браќа. Некои од нашите браќа се жалеа поради немањето книга која ќе служи како објаснување на “Лаилахеиллаллах”. Ние, посакувајќи помош од семоќниот Аллах, се одлучивме да ја напишеме оваа книга за да помогне во нашата покана кон тевхид и

за да им помогне на нашите браќа при поканувањето кон тевхид. Се обидовме дел од ајетите и хадисите во одделните наслови да бидат на арапски за да им биде полесно на оние кои ќе сакаат да ги запаметат.

"Јас не сакам да правам нешто што вам ви го забранив. Единствена цел ми е, додека имам сила, да ги подобрувам работите. Мојот успех е само со дозвола од Аллах. Јас, само од Него се надевам и само кон Него се упатувам"[3]



3. 11/Худ, 88

# Зашто Келиме-и Тевхид?

Читателите на оваа книга може да се запрашаат: Зошто "Лаилахеиллаллах"?

Причините за анализирање на зборот "Лаилахеиллаллах" можеме вака да ги наброиме:

## I. Овој збор е заедничка покана на сите Пејгамбери

Аллах (џ.ш.) вака вели:

وَمَٓا اَرْسَلْنَا مِنْ قَبْلِكَ مِنْ رَسُولٍ اِلَّا نُوحٖٓى اِلَيْهِ اَنَّهُ لَٓا اِلٰهَ اِلَّٓا اَنَا فَاعْبُدُونِ

"На секој пејгамбер пред тебе му објавивме: 'Освен мене нема друг бог (кој заслужува да му правите ибадет) затоа робувајте ми/служете ми/ибадет правете ми само Мене."[1]

1. 21/Енбија, 25

**Во еден друг ајет вели:**

وَلَقَدْ بَعَثْنَا فٖى كُلِّ اُمَّةٍ رَسُولًا اَنِ اعْبُدُوا اللّٰهَ وَاجْتَنِبُوا الطَّاغُوتَۚ

“Навистина ние меѓу секој народ испративме пратеник (да повикува): ‘правете му ибадет/робувајте му на Аллах и избегнувајте го тагутот’. ”[2] [3]

**Сурата А’раф, која ја раскажува историјата на пејгамберите, ни објаснува дека сите пејгамбери ги поканиле своите племиња првин на овој збор:**

لَقَدْ اَرْسَلْنَا نُوحًا اِلٰى قَوْمِهٖ فَقَالَ يَا قَوْمِ اعْبُدُوا اللّٰهَ مَا لَكُمْ مِنْ اِلٰهٍ غَيْرُهُۜ اِنّٖى اَخَافُ عَلَيْكُمْ عَذَابَ يَوْمٍ عَظٖيمٍ



“Ние го испративме Нух (како пејгамбер) кај неговиот народ. Тој им рече ‘О, народе мој! Правете му ибадет/робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет). Јас навистина се плашам за вашите патења на големиот ден’ ”[4]

وَاِلٰى عَادٍ اَخَاهُمْ هُودًاۜ قَالَ يَا قَوْمِ اعْبُدُوا اللّٰهَ مَا لَكُمْ مِنْ اِلٰهٍ غَيْرُهُۜ اَفَلَا تَتَّقُونَ

“На народот Ад, им го испративме братот Худ (како пејгамбер). Тој им рече “О, народе мој! Правете му ибадет/

2. 16/Нахл, 36

3. Како што ќе објасниме понатаму, служењето/робувањето на Аллах и избегнување на тагут е значењето на “Лаилахеиллаллах”

4. 7/ А’раф, 59

робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет). Зарем не се плашите?”[5]

وَاِلٰى ثَمُودَ اَخَاهُمْ صَالِحًاۘ قَالَ يَا قَوْمِ اعْبُدُوا اللّٰهَ مَا لَكُمْ مِنْ اِلٰهٍ غَيْرُهُۜ

“На племето Семуд, им го испративме братот Салих (како пејгамбер). Тој им рече: ‘О, народе мој! Правете му ибадет/робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет).’ ”[6]

وَاِلٰى مَدْيَنَ اَخَاهُمْ شُعَيْبًاۜ قَالَ يَا قَوْمِ اعْبُدُوا اللّٰهَ مَا لَكُمْ مِنْ اِلٰهٍ غَيْرُهُۜ

“На Медјен, им го испративме братот Шуајб (како пејгамбер). Тој им рече: ‘О, народе мој! Правете му ибадет/робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет) …’ ”[7]

**Како што разбравме од ајетите, пејгамберите и покрај тоа што кај нивните народи се правеле лоши дела кои што биле одредени како харам од Аллах (џ.џ.), како што е пиењето алкохол, зина (вонбрачни сексуални односи), содомија (хомосексуалноаст) и измами, сепак пејгамберите поканата ја започнувале со овој збор. Пред да поканат на тевхид, не полемизирале за ниту еден друг проблем, не и дале првенство на ниту една друга тема пред тевхидот.**

5. 7/ А’раф, 65
6. 7/ А’раф, 73
7. 7/ А’раф, 85

Аллах (џ.џ.) на Пејгамберот (сав) вака му наредува:

أُولَٰئِكَ الَّذِينَ هَدَى اللَّهُ فَبِهُدَاهُمُ اقْتَدِهْ

"Нив, Аллах ги упати на вистинскиот пат. Следи го нивниот пат"[8]

Неговиот Пратеник (сав) го следел нивниот пат, и својот народ првин го поканил на зборот "Лаилахеиллаллах".

Кога Неговиот Пратеник (сав) започнал со поканата, населението на Мека живеело во најтемниот период на џахилијетот. Скоро се што според шериатот претставувало неморал, за нив било извор на пофалби.

На пример, пиењето алкохол и коцкањето биле сметани за чест. Бидејќи кога биле пијани биле похрабри и својот имот полесно им го раздавале на луѓето. За коцкањето велеле "добивката ќе се раздели на сиромасите", поради што ги мразеле богатите кои не се коцкале.

Односите кои денес и во минатото се нарекувани "проституцијата", кај Арапите во тој период била присутна како вид на веридба, и се сметала за нормална работа. Аише (р.анха), за овие видови веридба вака раскажува:

"Во периодот на џахилијетот постоеја четири вида на веридба:

8. 6/Ен'ам, 90

Едната од нив е иста со веридбата која денес се применува од сите. Мажот ја бара ќерката од таткото, или од нејзиниот старател, и дава мехр, после се жени со неа.

Друг вид на веридба беше ваков: Мажот, кога сопругата ќе му се исчисти од менструација, ќе и речел 'Оди кај оној, имај односи со него' и ја испраќал својата сопруга кај него. До затруднувањето на сопругата од странецот, мажот немал односи со сопругата. Кога бременоста ќе почнеше да се покажува, сопругот доколку сакал имал односи со сопругата. Овој вид на веридба се применувал за да се добие племенито дете. Оваа веридба била нарекувана истибда.

Еден друг вид на веридба беше ваков: Се собирала група до десет мажи, ќе оделе кај една жена и сите имале односи со неа. Жената доколку затруднела и се породела, неколку дена по породувањето ќе ги повикала сите нив. Сите оделе кај жената, никој немал право да не се одзвие. Жената ќе им речела 'Еве сега се породив. Еј Ти! Детето е твое', и на кого сакала од нив ќе му речела дека е татко на детето. Човекот немал право тоа да го одбие.

Четвртиот вид на веридба бил ваков: Ќе се собереле многу мажи и ќе влезеле кај некоја жена. Жената не можела да одбие никого од нив. Тие жени биле проститутки. На вратите како знак поставувале знамиња. Доколку некоја од нив затруднела, кога

ќе се породела, мажите се собирале кај жената и ќе повикале јасновидец да им каже чие е детето. Јасновидецот за кого ќе launched речел дека е татко на детето, се прифаќало дека е негово. Детето било нарекувано дека е дете на тој маж. Тој не можел тоа да го одбие.

Кога Мухаммед (сав) бил испратен со хаккот, освен веридбата која се применува денес, ги забрани сите други видови веридба од периодот на џахилијетот"[9]

Најдобар показател на темнината на арапскиот џахилиет е нивниот однос кон женските деца. Како што е опишано во ајет, тие кога ќе биделе известени дека добиле ќерка нивните лица потемнувале од бес. За да се спасат од женските деца меѓусебно се предизвикувале и женските новороденчиња живи ги закопувале. Аллах (џ.џ.) овој нивен однос вака ни го објаснува:



"Кога некој од нив (кој му пркосел на Аллах) ќе бидел известен дека добил ќерка, лицето му поцрнувало од бес. Поради лошата вест (засрамен) се криел од народот. (Паметот му бил зашеметен). Одлучувал дали ќерка му (прифаќајќи да биде понижен) да ја остави во живот, или жива да ја закопа? Внимавајте! Колку лошо просудуваат."[10]

Арапите Ќаба ја обиколувале голи и тоа го сметале за доблест. Една година пред хаџилукот Веда, Неговиот Пратеник (сав) тоа го забранил.

9. Бухари, 5127
10. 16/ Нахл, 58-59

Од Ебу Хурејре (ра) вака е пренесено:

“Неговиот Пратеник (сав), му наредил на Ебу Бекир (ра) да биде емир на хаџилукот, кој му претходел на хаџилукот Веда, и првиот ден од Курбан бајрам пред собраниот народ да објави: ‘Внимавајте! После оваа година за мушриците е забранет хаџилукот, и забрането е голи луѓе да ја обиколуваат Ќаба.’ ”[11]

Кај населението на Мека не постоела сигурност на имотот и достоинството. Често им правеле зулум на странците кои доаѓале во Мека, или на немоќните, дури и се фалеле за направенот зулум и неморал. За да се надмине таа состојба била формирана групата “Хилфу’л Фудул (Hilfu’l Fudul)” во кој се вклучил и Неговиот Пратеник (сав):

“На хаџилук во Мека бил дојден еден трговец од племето Хас‘ам од Јемен, со својата ќерка. Откако Нубејх б. Хаџџаџ, силник од градот, ја грабнал насила ќерка му, трговецот отишол кај Хилфу’л Фудул. Членовите на Хилф веднаш ја опкружиле куќата на Нубејх, ја спасиле девојката и му ја однеле на таткои.[12]

Покрај ваквата состојба, Неговиот Пратеник (сав) сепак не ги повикал луѓето на подобро поведение, туку ги поканил на Келиме-и Тевхид. Денешните каначи, доколку сакаат да се водат по суннетот на Неговиот Пратеник (сав) и поканата на сите пратеници, треба да почнат да поканувaат како што почнале тие.



11. Бухари, 1622
12. “El-Bidâye ve’n Nihâye“, 3/458

Се разбира, најголемата измама на шејтанот: “Оваа заедница се муслимани, нема потреба да им се објаснува Келиме-и Тевхид, на оваа заедница и треба само морал и чесност…”, и слични зборови се далеку од вистината. Ваквите мислења ги имаат луѓе кои не разбираат што е ширк или не можат да разберат… Бидејќи тевхидот е спротивност на ширкот. Каде што има ширк таму мора да има и покана на тевхид. За заедница која му припишува содружници на Аллах (џ.џ.), единственото што е потребно за да се поканат кон тевхид е “Лаилахеиллаллах”.

Доколку ги споредиме луѓето од денешното општество, со луѓето од општеството во кое бил испратен Неговиот Пратеник (сав), со наведување на неколку примери ќе стане очигледна сличноста помеѓу двете општества:



Луѓето од општеството во кое беше испратен Неговиот Пратеник (сав), правеа кипови од некои за кои веруваа дека се светци, и од тие кипови бараа помош. Луѓето од денешното општество бараат помош од гробовите и турбињата на луѓе за кои веруваат дека биле светци. Дали, заради тоа што киповите од минатото биле “високи”, а киповите од денешницата се “широки”, дали тоа значи дека денешното не е ширк?

Луѓето од општеството во кое беше испратен Неговиот Пратеник (сав), овластувањето за носење закони го даваа на законодавна институција наречена Дару’н Недве. Луѓето од ова општество,

ова овластување им го даваат на парламентите, кои се модерни и естетски згради. Дали, заради тоа што претходните згради не биле модерни и естетски како денешните згради, дали тоа значи дека овластувањето на Аллах (џ.ш.) за носење закони да му се даде на друг не е ширк?

Луѓето од тоа општество, биле убедени дека јасновидците, предвидувачите и врачарите, имаат знаење од гајбот[13], и кога биле загрижени за иднината барале помош од тие луѓе. Денес таа потреба ја задоволуваат лица ‘медиуми’, луѓе кои тврдат дека разговараат со духови, и хороскопските страници на весниците. Доколку, тогашното било ширк, тогаш што е ова денешното?

Во тоа време војните се воделе од племенски и етно-расни причини, луѓето заради крвна врска, знаме, држава, …од пријатели станувале непријатели. Дали денес е променето нешто? Зарем не војуваат милиони луѓе заради празни и невистинити цели? Општествата кои ништо не прават за верата во Аллах, зарем не се убиваат меѓусебно за парче земја или неколку метра текстил?

Во продолжение на книгата ќе дадеме многу слични примери. После овие примери, ќе речеме: Колку и да се менуваат имињата, територииите и видовите на општествата, тие во однос на ширкот не се менуваат.

13. гајб од gayb, термин кој го означува непознатото кое не може да се спознае со умот и сетилата

Штом ситуацијата е ваква, зошто да не почнеме со покана кон тевхид?

Или пак мислиме дека оваа работа ја знаеме подобро од пратениците, или пак можеби товарот на канењето е многу тежок?

Која и да е причината што не започнуваме со поканата кон тевхид, доколку не постои разлика меѓу двете општества, доколку каначите кон тевхид користат свои методи за канење различни од методите на пратениците, тоа е очигледно спротиставување на пејгамберите, што значи дека тие напразно делуваат:

فَلْيَحْذَرِ الَّذِينَ يُخَالِفُونَ عَنْ اَمْرِهٖٓ اَنْ تُصِيبَهُمْ فِتْنَةٌ اَوْ يُصِيبَهُمْ عَذَابٌ اَلِيمٌ



"... Нака се пазат оние кои се спротиставуваат на неговите наредби да не ги снајде беља/несреќа или болна мака"[14]

"Спротиставувањето на неговите (сав) наредби е спротиставување на неговиот пат, неговиот метод, суннетот и шериатот. Сите зборови и дела, треба да се како неговите (сав) зборови и дела. Оние што ќе бидат усогласени се прифаќаат, оние што нема да бидат усогласени се одбиваат."[15]

Како што може да се види, оној кој се спротиставува на пратеникот (сав) се соочува со голема опасност и закана. Оние чија покана не личи на неговата покана,

14. 24/Нур, 63
15. Tefsîru'l Kur'âni'l Azîm', 6/82, сура Нур, тефсирот на 63-от ајет

оние чии приоритети се различни од неговите приоритети, оние чија агенда е различна од неговата агенда тевхидот, кои и да се тие луѓе, тие нему му се спротивставиле.

На ваквото спротиставувањето ќе биде возвратено со безредие и тажна мака. Разбравме дека страдањето е казна на ахиретот. Безредието пак е овосветска казна. Односно, оној чие канење не личи на канењето на пратеникот (сав), ќе доживее безредие на овој свет. Какво е ова безредие? Салафијите, на ова безредие му дале три објаснувања: залутаност, ќуфр (богохулење), и зло кое ќе ве снајде на овој свет.[16]

Да, оние чие канење не личи на кањето на пратеникот (сав), можеби ќе залутаат, можеби ќе западнат во ќуфр или може да ги снајде некое зло на овој свет.

Можеме да заклучиме дека доколку Аллаховиот роб ги напушти методотите на пратениците, или смислува свои методи во канењето, може да го снајде најголемо зло, а најопасното е залутувањето.

Зошто каначите на тевхид се спротиставуваат на наредбите на Неговиот Пратеник (сав)? Камо ли да се плашеа од Аллах (џ.џ.) и да знаеја дека нивното канење нема да вреди ништо на ахирет. Денес, народот заразен со сите видови ширк, поради тие лажни каначи во верата, мисли дека е Муслим и продолжува да живее во ширк.



16. Погледнете 'Zadu'l Mesir', 3/360, сура Нур, тефсирот на 63-от ајет

Луѓето од ова општество, на кои им се раскажува само за некои ибадети како абдест, намаз, постење или само за дел од нештата што се харам, како што е пиењето алкохол, коцкањето, вонбрачните сексуални односи, мислат дека верските проблеми со кои се соочуваат се состојат само од тие кои им се кажани. Тие водејќи се од мислата “Што и да е, Аллах им простува на мумините”, тие не се ни трудат да го истражуваат хаккот. Оние кои денес на народот не му објаснуваат за тевхид, и кои го залажуваат со споредни проблеми, сакаме да ги потсетиме на следниот ајет:

“(За овие кажани зборови) на денот на кијаметот ќе бидат натоварени со сите нивни гревови **и со дел од гревовите на луѓето кои ги измамиле за да залутаат.** Внимавајте, колку е лош нивниот товар!”[17]



Сакаме да ве потсетиме дека дури и пратениците немаат избор за кањењето во верата. Ним, им било објавено кањењето на тевхид и од нив се барало кањењето да го пренесуваат на луѓето како што им било објавено:

“Еј, Пејгамбер! Извести (ги луѓето) за тоа што ти е објавено од твојот Господар. Ако тоа не го направиш, не си ги известил/не си ја завршил должноста да ги известиш за објавата (пораката на Аллах). Аллах ќе те штити од луѓето. Без сомнеж, Аллах нема да ги упати на прав пат луѓето кои се ќафири.”[18]

17. 16/Нахл, 25
18. 5/Маиде, 67

Да донесеме заклучок; условот за едно дело да биде прифатено од Аллах (џ.џ.) како исправно, условот е делото да биде направено на правилен начин и во согласност со суннетот. Во спротивно, тоа дело нема да има никаква вредност пред Аллах. Канењето кон тевхид е едно дело. Услов за делото да биде прифатено, за да се добие награда, условот е каначот на тевхид делото да го направи на правилен начин, и методот на канење треба да биде во согласност со суннетот.

Како што е пренесено од Аише (р.анха), Неговиот Пратеник (сав) вака рекол:

“Кој во нашата задача (вера) ќе додаде нешто што не е од неа, тоа што ќе го додаде нема да биде прифатено.”[19]

Тој (сав), кога го испрати Муаз (ра) во Јемен, му нареди да ги кани луѓето на тевхид.



Ова е пренесено од Ибни Аббас (ра):

“Аллаховиот Пратеник (сав), кога го испрати Муаз во Јемен (како гувернер) вака му нареди: ‘(Еј Муаз!) Ти одиш во место кај народ на Ехл-и Китап.[20] Првин покани ги на ибадет кон Алллах. Кога ќе разберат за Аллах (кога ќе прифатат ибадет да му прават само на Аллах), извести ги дека Аллах им одредил во едно денонокие да клањаат пет намази фарз.[21] Кога

19. Бухари, 2697; Муслим, 1718

20. Ехл-и Китап, Ehl-i Kitap, се нарекува народ кој верува во претходните објави

21. Фарз е термин кој значи задолжително

ќе почнат да клањаат намаз, кажи им дека Аллах им одредил како фарз, од нивниот имот да даваат зеќат на сиромашните. Ако се покорат, земи го од нив. Но избегнувај да им го земаш најдоброто од нивниот имот.' "[22]

Муаз (ра), отишол да ги кани евреите кои верувале во претходните објави. Евреите верувале во Аллах (џ.џ.), го прифатиле принципот да му прават ибадет само Нему, и се гледале дека се подобри од мушриците. Но, во практичниот живот му припишувале содружници (ширк) на Аллах. Но, како? Нивните верски службеници, тоа што од Аллах е одредено за халал им велеле дека е харам, а тоа што е одредено како харам велеле дека е халал, а тие (луѓето) им биле покорни. Неговиот Пратеник (сав) наредил тие првин да се поканат кон тевхид.



Значи, ако еден народ, кој на збор го прифаќа тевхидот, ако рече "Лаилахеиллаллах", ако прифати еден пејгамбер и книга, но ако во пракса му припишуваат содружници (ширк) на Аллах (џ.џ.), тогаш нивното "Лаилахеиллаллах" не се прифаќа, и тие се канат на тевхид. Бидејќи со изговарањето на "Лаилахеиллаллах" и истовремено припишување содружници (ширк) на Господ, само се негира зборот "Лаилахеиллаллах".

Врз основа на овие докази, ќе launch речеме: Каначите на

22. Бухари, 1458; Муслим, 19

тевхид на овој век, мораат да го проучат методот на Неговиот Пратеник (сав), за да не бидат безвредни нивните дела. Тие што ќе го проучат методот, многу јасно ќе увидат дека темелот, главнината и крајот на неговата покана никогаш не биле далеку од тевхидот. Тој, со самото доаѓање ја почнал поканата со Келиме-и Тевхид, дури и на смртната постела му забранил на умметот да ги претвора гробиштата во месџид.[23] Дури ни при моментите на смртта, не престанал да му објаснува на умметот за тевхидот и основите на тевхидот.

## II. Овој збор има исто значење со целта на нашето создавање

Друга причина поради која му даваме предност на овој збор, е за да ја објасниме целта на нашето создавање, а целта на нашето создавање е да покануваме на тевхид. Добро, а која е целта на нашето создавање? Обединување на Аллах (џ.џ.) во ибадетот, односно тевхид.

وَمَا خَلَقْتُ الْجِنَّ وَالْاِنْسَ اِلَّا لِيَعْبُدُونِ

"Јас џиновите и луѓето ги создадов само за да ми прават ибадет."[24]

Добро, а што е значењето на Келиме-и Тевхид? Обединување на Аллах, како бог, како инстанца/власт на која се прави ибадет.

23. Бухари, 1330; Муслим, 531
24. 51/Заријат, 56

За да ја разбереме врската на ибадетот со Келиме-и Тевхид треба да разбереме што значи “бог”.

Аллах (џ.џ.) вака ни наредува:

وَمَٓا اَرْسَلْنَا مِنْ قَبْلِكَ مِنْ رَسُولٍ اِلَّا نُوحٖٓى اِلَيْهِ اَنَّهُ لَٓا اِلٰهَ اِلَّٓا اَنَا۬ فَاعْبُدُونِ

“На секој пејгамбер пред тебе му објавивме: ‘Освен мене **нема друг бог (кој заслужува да му правите ибадет) затоа робувајте ми / служете ми / ибадет правете ми само Мене.”**[25]

Нашиот Господар, по објавувањето дека нема друг бог освен Него, ни наредува “затоа робувајте ми само Мене”.

Ова ни објаснува дека бог означува “нешто на кое му се прави ибадет”.



وَاتَّخَذُوا مِنْ دُونِ اللّٰهِ اٰلِهَةً لِيَكُونُوا لَهُمْ عِزًّاۙ كَلَّاۜ سَيَكْفُرُونَ بِعِبَادَتِهِمْ وَيَكُونُونَ عَلَيْهِمْ ضِدًّا۟

“Наместо Аллах обожаваат **други богови** за да им дадат моќ / слава! Не! (на денот на кијаметот) **нивните ибадети ќе бидат одбиени** и ќе бидат против нив (како душмани)”[26]

Ако забележавте, прво се објавува дека обожаваат други богови покрај Аллах (џ.џ.), и после се објавува

25. 21/Енбија, 25
26. 19/Мерјем, 81-82

дека овие лажни богови ќе им ги одбијат нивните ибадети. Ова исто ни објаснува дека бог е "нешто на кое му се прави ибадет".

Од сето ова можеме да заклучиме дека целта на нашето создавање е да му правиме ибадет на Аллах (џ.џ.), а исто така и целта на Келиме-и тевхид е иста. Што значи дека целта на нашето создавање и целта на Келиме-и Тевхид е обединување на Аллах (џ.џ.) во ибадетот.

"Лаилахеиллаллах", значи обединувањето на Аллах во ибадетот, е хакк на нашиот господар Аллах над нас, неговите робови.

Од Муаз ибни Џебел (ра) пренесено е следното:

"На едно патување, јас јавав на исто животно со Пејгамберот (сав). Меѓу нас беше само крајот на седлото.

Аллаховиот Пратеник (сав) ми рече, 'Еј Муаз!',

Јас одговорив: 'Повели, Аллахов Пратенику! Подготвен сум за твојата наредба'.

После некое време не зборуваше.

После пак ми се обрати, 'Еј Муаз!'.

Јас одговорив: 'Повели, Аллахов Пратенику! Ја чекам твојата наредба'.

После повторно некое време не зборуваше.

После пак ми се обрати, 'Еј Муаз!'.

Јас одговорив: ‘Повели, Аллахов Пратенику! Ја чекам твојата наредба’.

Тој (сав) рече: ‘Го знаеш ли хаккот на Аллах над неговите робови?’.

Јас реков: ‘Аллах и Неговиот Пратеник најдобро знаат’.

Тој (сав) вака рече: ‘Хаккот на Аллах над неговите робови е да му прават ибадет Нему без да му припишуваат содружник.’

После некое време не зборуваше.

После пак ми се обрати, ‘Еј Муаз ибни Џебел!’.

Јас одговорив: ‘Повели, Аллахов Пратенику! Ја чекам твојата наредба’.

Неговиот Пратеник (сав) рече: ‘Добро, доколку така постапат, знаеш ли каков хакк имаат робовите кај Аллах?’

Јас реков: ‘Аллах и Неговиот Пратеник најдобро знаат’.

Тој (сав) рече: ‘(Доколку така прават) хаккот на робовите кај Аллах е (Аллах) да не ги казнува.’ ”[27]

Зборувањето за “Лаилахеиллаллах”, е хаккот на Аллах (џ.џ.) над нас, зборување за тевхидот. Значи, да му се прави ибадет само Нему, и ништо да не му се припишува како содружник. Се надеваме дека нашата почит кон Аллах ќе не спаси од Неговата казна.

27. Бухари, 5967; Муслим, 30

## III. Разликата меѓу нас и оние кои први го кажале овој збор

Луѓето кои први ќе го кажале овој збор целосно се промениле, чистејќи се од валканоста на џахилијетот, целосно се предаваа на Аллах (џ.ш.).

Луѓето кои први го изговориле овој збор се побуниле против тагутите на нивното време, чувствувајќи во срцата безгранично одушевување.

Овој збор го менувал нивниот поглед на светот, создавајќи нов поглед на светот.

Луѓето кои живееле и умирале за едноставни племенски интереси, по изговарањето на овој збор, живееле и умирале за Аллах (џ.ш.). Верското братство им станувало најважно, и се чистеле од нечистотијата на раздразливоста. Луѓето кои се натпреварувале во неморал, по кажувањето на овој збор, се претварале во првенци на моралот и доблеста.

Луѓето кои заработувале од зулум, грабежи, лихварство, по кажувањето на овој збор сето богатство го трошеле на патот на Аллах (џ.ш.).

Врачарите на Фараонот, кои биле негови официјални службеници за малку пари, кои живееле само за задоволствата на овој свет, по кажувањето на овој збор му се спротиставувале на Фараонот.

Пред да поверуваат, нивната состојба вака е опишана во Кур’ан:

"Врачарите дојдоа кај Фараонот и го прашаа: 'Ако ние го победиме (Муса) ќе ни дадеш ли (голема) награда?'. Тој им рече 'Да, без сомнение (доколку го победите) ќе ми бидете блиски (мои луѓе).' "[28]

### И поверуваа ...

"Врачарите (откако видоа) направија сеџде. Рекоа: 'Ние, веруваме во (Аллах) Господарот на световите. Во Господарот на Муса и Харун.' "[29]

### Фараонот им се закануваше ...

"Фараонот рече: 'Зар му поверувавте пред (јас) да ви дозволам? Без сомнение сте заговарале стапица за да го истерате народот од ова место (заедно со Муса). Наскоро ќе дознаете/разберете (што ќе направам). Бидете сигурни дека ќе ви ги распарчам рацете и нозете и после сите ќе ве обесам' "[30]



### Откако поверуваа ...

"Рекоа: 'Без сомнеж ние ќе се вратиме кај нашиот Господар. Единствена причина што се одмаздуваш е што поверувавме откако ни беа кажани ајетите на нашиот Господар. Господару наш! Дај ни трпение да издржиме и земи ни ја душата како Муслими / робови кои го отфрлаат ширкот и со тевхид се усмеруваат кон Аллах ...' "[31]

"Му рекоа: 'По дојдените јасни докази, тебе нема да те

28. 7/ А'раф, 113-114
29. 7/А'раф, 120-122
30. 7/ А'раф, 123-124
31. 7/ А'раф, 125-126

избереме наместо нашиот створител (Аллах). Одлучи како сакаш! Ти можеш да владееш само на овој свет' "[32]

Аллаху Екбер! Малку да размислиме за речениците, по "веруваме"!

Што ги промени овие луѓе кои ќе ја продадеа својата вера за плата и официјална служба? Секако тоа е "Лаилахеиллаллах". Овој збор направи целосно да го снема стравот од Фараонот, страв што бил всадуван во нивните срца со години. Понизноста ја смени со величина/достоинство, стравот се смени во храброст.

Како патеше Асхаб-и Кирам по изговарањето на овој збор? Мусаб, Хаббаб ибни Ерет, Билал, Аммар и неговото семејство (р.анхум) ... По разбирањето на овој збор, овие довчерашни робови се спротиставуваа на тагутите од нивното време ...

Што придонесе за нивна таква промена? Што се случи со овие луѓе кои во ропство беа благодарни за сув леб, кои немаа храброст да ги погледнат нивните господари во лице? Потоа ги понижија нивните господари и богови, нив ги поканија во Ислам и во тевхид. Бидејќи го спознаа вистинитиот господар, вистинитиот сопственик на моќ, вистинитиот бог. Откако Него(џ.џ.) го величеа, славеа, ги видоа вистинските лица на лажните вештачки богови.

И ние денес го кажуваме овој збор и не остануваме



32. 20/ Та-ха, 72

само на изговарање туку постојано го повторуваме во вид на вирд[33]. Но ништо не се менува во нашиот живот. Нема ни трага од чувството на восхит, возбудата на иманот на претходните. Наместо да се побуниме против тагутите, од понизно наведнување глава, од понижувачкото живеење ни гние/скапува вратот. Наместо кон нов живот, ново уредување/правила, нови мисли, ние се повеќе се врзуваме за џахилијетот. Наместо племенитост и цивилизација, секој изминат ден нашата крв, чесност се повеќе обезвреднуваат под нозете на непријателите на Исламот.[34]

Која е причината за забележливата разликата меѓу нас и првата генерација која го кажала овој збор?

Разликата е во тоа што:



Тие правилно го разбрале овој збор и знаејќи што прифаќаат рекле "Лаилахеиллаллах".

Денес, повеќето од луѓето изговараат "Лаилахеиллаллах" без да го разберат значењето на зборот, изговараат "Лаилахеиллаллах" без да знаат што прифаќаат и што отфрлаат.

Затоа овој збор повторно треба да се анализира, неговите изгубени цели и со времето заборавените

33. вирд е термин кој изразува обожување, молитва и зикр извршени во одредено време и во одредена количина со цел да се доближиме до Аллах

34. Се разбира должни сме да кажеме дека има некои исклучоци. Оние кои веруваат во Келиме-и Тевхид, кои живеат по неговиот хакк, кои ги повикуваат луѓето кон него, кои со животот, имотот и зборовите се борат на патот на Аллах, тие се гордоста на умметот, храбри муџахедини на каузата на Исламот.

услови повторно треба да се актуелизираат, за да биде разбран онака како што бил разбран од првата генерација. Се додека не исчезне таа разлика, се додека го разбереме и живееме овој збор како луѓето, за кои ни е наредено да го следиме нивниот пат.

## IV. За значењето на овој збор

• Овој збор, Аллах (џ.џ.), преку мелеките, им го објавил на избраните робови.

"Ги испраќа мелеките, на кој од неговите робови ќе посака, душевно да му објават (наредува, ќафирите вака) предупредете ги: 'Нема друг Бог освен Мене (кој заслужува ибадет), (затоа) плашете се од мене' "[35]

"На секој пејгамбер пред тебе му објавивме: 'Освен мене нема друг бог (кој заслужува да му правите ибадет) затоа робувајте ми/ служете ми/ибадет правете ми само Мене."[36]



• Овој збор е нераскинлива врска.

"Секој кој (го одбие, го исклучи, го остави) не го прифаќа тагутот и верува во Аллах се фатил за нераскинлива врска (Келиме-и Тевхид и го примил Исламот)."[37]

Саид ибни Џубејр и Дехҳак (рх) вака вели:

"Нераскинливата врска е Лаилахеиллаллах".[38]

35. 16/Нахл, 2
36. 21/Енбија, 25
37. 2/Бакара, 256
38. Погледнете: Tefsiru'l Kur'ân'il Azim, 1/523, суре Бакара, тефсирот на 256-от ајет

**• Овој збор ќе ги заштити мумините на овој свет и ахиретот.**

"Аллах ќе ги заштити верниците на овој свет и ахиретот со сигурен збор (Лаилахеиллаллах). Аллах ќе ги залута зулумќарите; Аллах прави што ќе посака."[39]

**Бера ибни Азиб** (ра) **пренесува дека Аллаховиот Пратеник** (сав) **вака рекол:**

"Кога Муслим во кабирот ќе биде прашан, тој ќе посведочи дека нема друг бог освен Аллах и дека Мухаммед е Негов Пратеник. Ова е значењето на овој ајет:

'Аллах ќе ги заштити верниците на овој свет и ахиретот со сигурен збор (Лаилахеиллаллах). Аллах ќе ги залута зулумќарите; Аллах прави што ќе посака.'[40] "[41]



**• Овој збор наликува на едно убаво дрво од Аллах** (џ.џ.) **со цврсти корени и гранки кон небото:**

"Зар не гледаш колку добар пример (тевхидот) ти дава Аллах? Убав збор (Лаилахеиллаллах), е како убаво дрво со цврсти корени и гранки кон небото."[42]

**Ибни Аббас** (ра) **вака вели:**

**"Убавиот збор е 'Лаилахеиллаллах' "**[43]

**• Овој збор спасува од огнот:**

**Енес ибни Малик** (ра) **вака пренесува:**

39. 14/ Ибрахим, 27
40. 14/Ибрахим, 27
41. Бухари, 4699; Муслим, 2871
42. 14/ Ибрахим, 24
43. Tefsiru'l Kur'ân'il Azim, 4/422, сура Ибрахим, тефсир на 24-ти ајет

"Аллаховиот Пратеник (сав) напаѓаше на изгрејсонце. Пред нападот набљудуваше, и доколку слушнеше глас од езан не напаѓаше, но доколку не слушнеше напаѓаше.

Еднаш, слушна нечиј глас кој изговараше 'Аллаху Екбер! Аллаху Екбер!' и рече 'При фитрат (Ислам)'.

После, истиот глас изговори 'Ешхеду ен лаилахеиллаллах'.

Аллах-овиот Пратеник (сав) рече, 'Излезе од џехеннемот'.

Кога погледнаа кој е тој човек, видоа дека тој бил чувар на кози."[44]

Убаде ибни Самит (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

"Кој ќе посведочи дека нема друг бог освен Аллах и дека Мухаммед е Аллахов Пратеник, џехеннемот за него ќе биде харам."[45]

- Овој збор, при мерењето ќе биде потежок од се друго:

Абдуллах ибни Амр (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

"Нух, при умирањето, на синот му рече: 'Тебе ти наредувам Лаилахеиллаллах. Ако овој збор се стави на едната страна на вагата а на другата страна ако се стават седум неба и земји, овој збор би тежел повеќе.' "[46]

44. Муслим, 382
45. Муслим, 29
46. Ахмед, 6583

**Абдуллах ибни Амр ибни Ас (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:**

“Аллах, на денот на кијаметот, од мојот уммет ќе издвои еден човек пред другите, и за него ќе отвори деведесет и девет регистерски книги со гревови. Секоја од нив е долга колку просторот до кој погледот може да допре.

После ќе биде прашан: ‘Има ли нешто од ова што не го признаваш? Да не ти направиле неправда моите хафаза мелеки?’

Човекот ќе одговори: ‘Не, Господару!’

После ќе биде прашан: ‘Имаш ли некое оправдување?’

Човекот ќе одговори, ‘Не, Господару!”

После тоа, Аллах ќе рече: ‘Да, ти кај нас имаш едно дело кое ти е прифатено, затоа денес тебе нема да ти биде направена неправда.’



Ќе биде извадено едно парче хартија, на кое пишува ‘Сведочам дека нема друг бог освен Аллах и Мухаммед е негов роб и пратеник’.

Човекот ќе рече: ‘Господару! Какво значење има тежината на ова мало парче хартија покрај тежината на сите овие регистерски книги?’

Аллах ќе му рече: ‘Денес тебе нема да ти биде направен зулум ...’

Тогаш сите регистерски книги со гревови ќе бидат ставени на еден тас од кантарот а парчето хартија ќе биде ставено на другиот тас од кантарот. Тасот со парчето хартијата

ќе биде потежок од тасот со сите тие регистерски книги. Бидејќи ништо не може да биде потешко од она на кое го има името на Аллах."[47]

- **Овој збор го штити животот и имотот на човекот на овој свет:**

**Тарик ибни Ешјем (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:**

"Кој ќе изјави дека нема друг бог освен Аллах, и ќе ги отфрли оние на кои им се робува надвор од Аллах, неговиот имот и крв се заштитени/почитувани, а тој ќе одговара кај Аллах."[48]

**Бухари, Муслим и други имами (рх), пренесуваат од повеќе сахабии (р.анхум), познат хадис во кој Неговиот Пратеник (сав) вака вели:**

"Мене ми е наредено да се борам со луѓето се додека не посведочат дека нема друг бог освен Аллах и дека Мухаммед е Негов Пратеник, додека не почнат да клањаат намаз и да даваат зекат. Доколку тоа го направат ќе ги заштитам нивната крв и имоти, освен во случај на исламски хакк ..."[49]



- **Овој збор е најдоблесен дел од иманот.**

**Ебу Хурејре (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:**

"Иманот има седумдесет или шеесет и нешто делови. Најдоблесниот е изговарањето дека нема друг бог освен

47. Тирмизи, 2639; Ибни Маџе, 4300
48. Муслим, 23
49. Бухари, 25; Муслим, 22

Аллах. Најнискиот е отстранување од патот на се што може да предизвика тешкотија. И срамот е дел од иманот."[50]

Сепак, овој збор е причина за војни. Поради овој збор се спротиставуваат татковците со синовите, мајките и децата стануваат душмани, поради овој збор Неговиот Пратеник (сав) и другите пратеници (а.с.) биле изложени на разни мачења. Збор, чие објаснување и содржина, не може да го спречи ниту една тешкотија. Џихадот, врвот на верата, се води со овој збор. Тоа е зборот на кој неуморно повикувал Нух (а.с.), без да му здосади, цели деветсто и педесет години. Величината на овој збор не може да се објасни со набројување на значајноста, доблеста на овој збор...

Бидејќи овој збор е многу важен и доблесен, бидејќи благодатот на овој свет и ахиретот е поврзана за овој збор, тогаш овој збор има предност за да се објаснува, за да се пишува за овој збор.



50. Муслим, 35

# Значењето на Келиме-и Тевхид

За да се разбере значењето на Келиме-и Тевхид, како што споменавме во претходните страници, треба да се разбере поимот “бог”, бидејќи суштината на овој збор е отфрлањето на сите богови и прифаќањето само на еден бог. Кога ќе речеме “Ла илахе”, тоа значи дека сме рекле “Нема ниеден бог”, односно отфрламе дека било кое битие дека е бог. По отфрлање на божественоста од сите битија велиме “илла”, односно правиме исклучок, велиме има само еден исклучок. Потоа велиме “Аллах”. По искажаното “Нема ниеден бог” велиме “има само еден исклучок, тоа е Аллах”. Ја отфрламе божественоста од сите битија и ја искажуваме единствено само за Аллах (џ.џ.). Значи со изговарањето “Ла” отфрламе; со изговарањето “илла” прифаќаме божентвеност само на Аллах.

За да го разбереме значењето на поимот бог, а со тоа и значењето на Келиме-и Тевхид, треба да го разбереме поимот “ибадет”. Бидејќи доколку го разбереме значењето на ибадетот ќе го разбереме значењето на поимот бог. Значи, кога ќе ги разбереме

значењата на овие два поима, ќе го разбереме и Келиме-и Тевхид.

## I. Бог и Ибадет, што значат?

وَمَٓا اَرْسَلْنَا مِنْ قَبْلِكَ مِنْ رَسُولٍ اِلَّا نُوحٖٓى اِلَيْهِ اَنَّهُ لَٓا اِلٰهَ اِلَّٓا اَنَا۬ فَاعْبُدُونِ

"На секој пејгамбер пред тебе му објавивме: 'Освен мене **нема друг бог** (кој заслужува да му правите ибадет) **затоа робувајте ми/ служете ми/ибадет правете ми само Мене.**"[1]

Нашиот Господар (џ.џ.), по објавувањето дека нема друг бог освен Него, ни наредува "затоа робувајте ми само Мене." Ова ни покажува дека бог значи "нешто на кое му се прави ибадет".



وَاتَّخَذُوا مِنْ دُونِ اللّٰهِ اٰلِهَةً لِيَكُونُوا لَهُمْ عِزًّاۙ

كَلَّاۜ سَيَكْفُرُونَ بِعِبَادَتِهِمْ وَيَكُونُونَ عَلَيْهِمْ ضِدًّا۟

"Наместо Аллах обожаваат **други богови** за да им дадат моќ / слава! Не! (на денот на кијаметот) нивните **ибадети** ќе бидат одбиени и ќе бидат против нив (како душмани)"[2]

Како што забележуваме, во ајетот првин се објавува дека наместо Аллах обожаваат други богови, и после се објавува дека овие лажни богови ќе им ги одбијат ибадетите кон нив. Ова ни објаснува дека бог е "нешто на кое му се прави ибадет".

1. 21/Енбија, 25
2. 19/Мерјем, 81-82

Да видиме пратениците како го објаснуваат поимот бог?

“На секој пејгамбер пред тебе му објавивме: ‘Освен мене нема друг бог (кој заслужува да му правите ибадет) затоа робувајте ми/ служете ми/ибадет правете ми само Мене.”[3]

Аллах (џ.џ.) на секој пратеник му објави “Лаилахеиллаллах”. Секој пратеник го покани својот народ на овој збор. Сега заедно да ја анализираме нивната покана. Како го објасниле овој збор, што сакале со давањето боженственост на Аллах.

“Навистина ние меѓу секој народ испративме пратеник (да повикува): **‘правете му ибадет/робувајте му на Аллах и избегнувајте го тагутот’.** ”[4]

“Ние го испративме Нух (како пејгамбер) кај неговиот народ. Тој им рече ‘О, народе мој! **Правете му ибадет/ робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет).’** ”[5]

“На народот Ад, им го испративме братот Худ (како пејгамбер). Тој им рече **‘О народе мој! Правете му ибадет/робувајте му на Аллах. Освен Него немате друг бог (кој заслужува ибадет).’** ”[6]

Еве ја основата на овој збор кажана од пратениците: Да се прави ибадет само на единствениот Аллах (џ.џ.),



3. 21/Енбија, 25
4. 16/Нахл, 36
5. 7/ А’раф, 59
6. 7/А’раф, 65

отфрлање на сите лажни богови и тагути надвор од Него, и да оддалечување од нив.

Кога објаснуваме дека значењето на овој збор е да се прави ибадет само и само на Аллах (џ.ш.), можеби некои читатели ќе се запрашаат:

"Зашто повторно го објаснувате значењето на овој збор, зар има некои што прават ибадет на друг покрај Аллах?"

Ова е вистинскиот проблем! Луѓето кои не го разбираат значењето на ибадетот или пак мислат дека ибадетот се состои само од намаз, постење, зекат и хаџилук, природно е да прашуваат вакви прашања. Причина за нашето актуелизирање на овој збор е просветлување/објаснување на луѓето кои кога ќе изговорат "Лаилахеиллаллах", не знаејќи го значењето на ибадетот или мислејќи дека ибадетот е ограничен на неколку работи, мислејќи дека му прават ибадет само на Аллах, тие покрај Аллах (џ.ш.) им прават ибадет и на илјадници други лажни богови. Со нашето актуелизирање можеби ќе станат свесни за своите грешки и ќе се спасат од валканоста на ширкот.



Зборот ибадет е изведен од коренот на арапскиот а-б-д. Ги има следните значења: ропство, покорност/верна послушност, посветеност, да се прави ибадет, привrзаност и неодвоивост од тоа, превенција.[7]

7. Погледни 'Kur'ân'a Göre Dört Terim', стр.78

Имено ако еден човек, некому му се потчинува, му се предава, со срце му се приврзува, тогаш нему му станал роб, што значи дека нему му прави ибадет.

Ова е само едно од објаснувањата на зборот ибадет во арапскиот јазик. Да погледнеме во Кур'ан. Во кои значења Аллах (џ.џ.) го употребил ибадетот.

## II. Поимот ибадет во Кур'ан-и Керим

### А. Давањето овластување за владеење на други е ибадет

اِتَّخَذُٓوا اَحْبَارَهُمْ وَرُهْبَانَهُمْ اَرْبَابًا مِنْ دُونِ اللّٰهِ وَالْمَس۪يحَ
ابْنَ مَرْيَمَۚ وَمَٓا اُمِرُٓوا اِلَّا لِيَعْبُدُٓوا اِلٰهًا وَاحِدًاۚ لَٓا اِلٰهَ اِلَّا هُوَۜ
سُبْحَانَهُ عَمَّا يُشْرِكُونَ

"Тие Аллах го напуштија и за свои господари ги прифатија нивните свештеници/рабини, монаси и Месих, синот на Мерјем, **(иако) им беше наредено да му прават ибадет само на еден Бог,** освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). (Аллах) е возвишен од оние кои му ги припишуваат за содружници."[8]

"... Адиј дојде во Медина. Тој беше лидер на племето Тај. Со сребрен крст на вратот дојде кај Аллаховиот Пратеник (сав). Аллаховиот Пратеник (сав), го изговараше 31-от ајетот од сура Тевбе. Адиј на Пејгамберот (сав) му рече: 'Тие не им правеа ибадет на свештениците/рабините и монасите'. Аллаховиот

8. 9/Тевбе, 31

Пратеник (сав) рече: 'Ним свештениците им го забранувале халалот (дозволеното) од Аллах, а им го дозволувале забранетото (харам-от) од Аллах. Тие тоа го прифатиле. Тоа е нивниот ибадет кон нивните свештеници.'[9]

Со кои дела еден човек некого го прифаќа за господар? Или, со какво дело, на нешто, му прави ибадет?

Дојдете, да го прашаме Неговиот Пратеник (сав), бидејќи една негова (сав) задача била да го објасни Кур'ан:

"(Пејгамберите) со јасни докази и книги (ги испративме). Тебе ти го објавивме овој Кур'ан за да им го објасниш на луѓето објавеното, за да размислат."[10]

Кур'ан и Керим, кој е упатство и милост, и неговиот објаснувач Неговиот Пратеник (сав), ни објаснува дека, Ехл-и Китаб со тоа што им дале овластување на свештениците да го менуваат тоа што одредено од Аллах за харам со халал, тој (сав) тоа го нарекол ибадет, и со давањето на ова овластување на свештениците, тие нив (сештениците) ги прифатиле за свои господари на кои им се прави ибадет покрај Аллах.

Сега вака размислете: Денес, оние кои го изговараат Келиме-и Тевхид, кои освен што го изговараат го претвараат во вид на вирд, а кои учествувајќи во гласање на демократски избори, го даваат овластувањето за



9. Тирмизи, 3095, 'Tefsîru ibni Ebî Hâtim', 2/1784, пренесувања со бројеви 1005-10058

10. 16/ Нахл, 44

менување, обнова, укинување на Аллаховите закони, на партии и поединци, дали тие со изговарањето на Келиме-и Тевхид му прават ибадет само на Аллах, или ги прифатиле за господари и оние на кои им прават ибадет?

Сега некои би можеле да речат: Во право сте! Според ајетот и неговиот тефсир, тоа е погрешно. Меѓутоа денес луѓето кои гласаат на избори, не го прават тоа со намера да му дадат некому овластување да ги менува Аллах-овите закони. Особено оние кои гласаат за Исламски (!) партии, бидејќи Исламот е далеку од нив, и тие се далеку од Исламот.

Ние вака ќе им одговориме: Ако внимателно го проучите пренесувањето, ќе увидите дека и Ехл-и Китап не знаеле. Но ова не го менува фактот дека тие им правеле ибадет на други покрај Аллах и дека нив (свештениците) ги прифатиле за господари покрај Аллах (џ.џ.).

Бидејќи правото на законодавство/носење закони му припаѓа на семоќниот Аллах. Тој создава, Тој дава р’зк (заработка за живот), Тој им дава благодат на луѓето кои молат, небото и земјата се Негов имот и владеењето со нив му припаѓаат Нему (џ.џ.). Секако, со својот имот располага како што сака Тој. За да го сватите ова, нема потреба да имате експертско познавање на верата. Како што секој човек со својот имот располага како што сака, така и семоќниот Аллах во својот имот е единствен владетел, единствен

судија. единствен законодавец, единствен авторитет. За да се знае ова, нема потреба од специфични знаења.

"Знајте добро, само Аллах создава и наредува. Возвишен е Аллах Господарот на световите."[11]

Како што на човекот не му се допаѓа, некој друг да управува со неговиот имот, тоа го нарекува одземање и зулум, на ист начин, и носењето закони за општеството кое е имот на семоќниот Аллах, е управување со имотот на Аллах (џ.џ.). Човекот со својата вродена природа знае дека тоа е погрешно, но тоа не го зема во предвид, односно не му дава важност. Поради тоа, не разбира колку голема грешка направил.

Нема разлика помеѓу, Аллаховото овластување за создавање, од страна на човекот да му се даде на друг, и човековото давање на овластување за власт/суверенитет на друг. Во двата случаи, човекот му направил ибадет на друг, му припишал содружник на Аллах, и тоа битие го прифатил за свој господар и бог покрај Аллах. Во еден друг ајет се наредува:



اِنِ الْحُكْمُ اِلَّا لِلّٰهِۜ اَمَرَ اَلَّا تَعْبُدُٓوا اِلَّٓا اِيَّاهُۜ ذٰلِكَ الدّ۪ينُ الْقَيِّمُ

وَلٰكِنَّ اَكْثَرَ النَّاسِ لَا يَعْلَمُونَ

"Само Аллах одлучува. Тој ви нареди освен Нему на

11. 7/ А'гаф, 54

друг да не му робувате/да не му правите ибадет. Ова е вистинската вера, но повеќето од луѓето не знаат."[12]

Во ајетот првин се објаснува дека само Аллах (џ.ш.) одлучува, потоа забранува да му се прави ибадет на друг. Значи човекот, на оној на кој ќе му даде овластувањето да одлучува/законодавството, нему му прави ибадет. Интересно е што и во времето на Јусуф (а.с.), во средината во која ајетот е објавен, и денес луѓето не знаат дека ова е вистинската вера, не сакаат да разберат.

اَمْ لَهُمْ شُرَكٰٓؤُا شَرَعُوا لَهُمْ مِنَ الدّ۪ينِ مَا لَمْ يَأْذَنْ بِهِ اللّٰهُۜ

"Зарем, за она што не е дозволено од Аллах, имаат ортаци/содружници кои за нив носат шериат/закон?"[13] [14]

Оние кои носат закони за теми кои Аллах не ги дозволил, станале господари кои се содружници на Аллах (џ.ш.). Во времето во кое живееме најјасен пример за ова тврдење е учествувањето на избори според верата/религијата демократија, и со гласањето, давањето на ова овластување на луѓето.



Да, со прифаќањето на Аллаховото одлучување, ние му правиме ибадет Нему (џ.ш.). Оној кој овластувањето за носење закони, законодавството, прогласувањето на закони му го дал на друг покрај Аллах (џ.ш.), кој и да е тој, прифатил друг бог покрај Аллах, му направил

12. 12/Јусуф, 40
13. 42/Шура, 21
14. подетално објаснување на оваа тема можете да најдете во посебното издание на списанието 'Tevhid Dergisi' под наслов "Hâkimiyet"

ибадет на битие надвор од Аллах, и му припишал содружник на својот Господар.

## Б. Молитвата е ибадет

وَقَالَ رَبُّكُمُ ادْعُونِي أَسْتَجِبْ لَكُمْ إِنَّ الَّذِينَ يَسْتَكْبِرُونَ عَنْ عِبَادَتِي سَيَدْخُلُونَ جَهَنَّمَ دَاخِرِينَ

“Вашиот Господар нареди: **‘Молете ми се Мене** за да ги примам вашите молитви. Навистина **оние кои величејќи се не ми прават ибадет** ќе влезат во цехеннем понижени.’ ”[15]

Во ајетот првин се наредува “... Молете ми се Мене” и потоа следи “... оние кои **величејќи се не ми прават ибадет...”** Ова е доказ дека молитвата кон семоќниот Аллах претставува ибадет.



Во тефсирот на овој ајет, Тирмизи и Ебу Давуд (рх) го пренесуваат овој хадис од Нуман ибни Бешир (ра):

“Аллаховиот Пратеник (сав) објасни дека: ‘Молитвата е ибадет.’, и после го изговори 60-от ајет од сура Му’мин:

‘Вашиот Господар нареди: ‘Молете ми се Мене за да ги примам вашите молитви. Навистина оние кои величејќи се не ми прават ибадет ќе влезат во цехеннем понижени.’ ”[16]

Како што може да се разбере, Аллаховиот Пратеник (сав), врз основа на овој ајет, изјавил дека молитвата

15. 40/ Му’мин (Ѓафир), 60
16. Тирмизи, 3247; Ебу Давуд, 1479

значи ибадет. Претходно објаснивме дека значењето на Келиме-и Тевхид е обединување на Аллах (џ.ш.) во ибадетот и отфрлање на сите на кои им се прави ибадет покрај Него. Ако молитвата е ибадет, што се оние кои се молат на гробовите и турбињата на некои, за кои мислат дека биле „светци“, или кога ќе осетат тешкотија наместо да им текне на семоќниот Аллах првин им текнува на Абдулкадир Гејлани? Овие луѓе, од незнаење на значењето на Келиме-и Тевхид, изговарајќи го, не знаат колку се спротивни нивните постапки на изговорениот Келиме-и Тевхид. Тие со устата изговарат “нема друг бог освен Аллах.”, значи ветуваат дека само на Аллах (џ.ш.) ќе му прават ибадет, а после молејќи му се на друг покрај Него (џ.ш.) се негираат/лажат себеси. Изговарајќи “Ги отфрлам сите други и сите нешта на кои им се прави ибадет покрај Аллах/Лаилахеиллаллах“, а потоа влегувајќи во турбиња/гробишта му прават ибадет на друг покрај Аллах.

Оние кои наместо на Аллах (џ.ш.), пружаат раце на други за да се молат, надевајќи се на помош од нив, или барајќи нивна заштита, да ги потстетиме на следните ајети:

“Правилната молитва е кон Аллах. Ако се молат на други покрај Него, тие (другите богови) не можат да им ги исполнат молитвите. (Тие што се молат на други богови покрај Аллах) наликуваат на некој кој ќе ги испружи двете раце кон водата за таа да му дојде во уста. Но (водата)

никогаш нема да му дојде. Молитвите на ќафирите/неверниците (на други богови а не на Аллах) се безвредни/ништо друго освен залутување кое ќе исчезне."[17]

"Има ли поголем зулумќар од оној кој измислува лаги за Аллах и тврди дека не се вистина ајетите (на Аллах)? Ним ќе им биде дадено од Книгата (тоа што им било запишано и доброто и лошото). Но кога нашите пратеници ќе дојдат да им ја земаат душата, ќе речат: 'Каде се тие на кои се молевте за кои го напуштивте Аллах?' Ќе одговорат: 'Тие (напуштајќи не) се изгубија.' И самите си посведочија дека биле ќафири/неверници."[18]

"Не го напуштај Аллах за да се молиш на нешто што не може ни да ти користи ни да ти наштети! Ако тоа го направиш, без сомнение ќе бидеш од зулумќарите/мушриците. Ако Аллах ти даде некаква неволја, никој освен Него не може да ја отстрани. Ако ти посака некое добро, никој не може да ја спречи Неговата благодат. Тој (со милоста и дарувањето) наградува кого сака од своите робови. Тој е (простувач на гревовите и заштитник на робовите од лошите последици на гревовите) Ел-Гафур и (милостив кон своите робови) Ер-Рахим."[19]

"Ако ним им се молите нема да ги слушнат вашите молитви. И да ги слушнат не можат да ви одговорат. На денот на кијаметот ширкот ќе ви го негираат. Никој не може тебе да те извести освен Ел-Хабир (Тој што е известен за се)."[20]

17. 13/Ра'д, 14
18. 7/А'raф 37
19. 10/Јунус, 106-107
20. 35/Фатир, 14

## В. Апсолутната покорност е ибадет

اَلَمْ اَعْهَدْ اِلَيْكُمْ يَا بَنٖٓى اٰدَمَ اَنْ لَا تَعْبُدُوا الشَّيْطَانَۚ اِنَّهُ لَكُمْ عَدُوٌّ مُبٖينٌۙ وَاَنِ اعْبُدُونٖىۜ هٰذَا صِرَاطٌ مُسْتَقٖيمٌ

"Еј потомци Адемови! Зар не ви наредив 'не му правите ибадет на шејтанот, тој ви е очигледен душман/непријател? '(Само) Мене правете ми ибадет. (Зар не ви реков) Ова е вистинскиот пат.' "[21]

Во ајетот, Аллах (џ.џ.) наредува: "... не му правите ибадет на шејтанот.". Тука употребениот збор ибадет, толкувачите воглавно го прифаќаат како "покорност".[22]

Во Исламот, апсолутната покорност му припаѓа на Аллах Господарот на световите. Покорноста на Пратеник со Негова дозвола, водачите кои легитимноста ја добиле од Аллах, се во рамките на покорноста на Аллах (џ.џ.). Бидејќи наброените покорности ни ги наредува и ни ги дозволува Аллах.[23]

Покорноста која е дозволена кон водачите, родителите и другите на кои е дозволена покорност, не е апсолутна покорност. Им се покорувме доколку не му се противат на Аллах (џ.џ.) и Неговиот Пратеник (сав), и доколку не наредуваат нешта што се спротивни на верата:

Абдуллах ибни Омер (ра) пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

21. 36/Јасин, 60-61
22. Погледнете 'Zadu'l Mesir', 3/528, сура Јасин, тефсирот на 60-от ајет
23. Погледнете 4/Ниса, 59

"... за наредба што е спротивна на Аллаховата вера, нема послушност и покорност."[24]

Секој кој **апсолутно се покорув**а на водство кое легитимноста не ја добило од Аллах, или водство кое наредува противење на Аллах, му прави ибадет на водството/лидерите, и со тоа нив ги прифатил за богови. Бидејќи апсолутната покорност е само за "бог".

Фараоните, кои отворено или потајно се убедени во својата божественост, од општеството очекуваат апсолутна покорност. Се што ќе се направи без нивна дозвола, без писмена или усна наредба, го прифаќаат како вина/кривица. Кога врачарите му поверувале на Муса (а.с.), тогашниот фараон се спротиставил бидејќи станале верници без негова дозвола, а не поради тоа што станале верници:



"Фараонот рече: 'Зар му поверувавте пред (јас) да ви дозволам? Без сомнение сте заговарале стапица за да го истерате народот од ова место (заедно со Муса).Наскоро ќе дознаете/разберете (што ќе направам).Бидете сигурни дека ќе ви ги распарчам рацете и нозете и после сите ќе ве обесам' "[25]

Значи треба да внимаваме кому му се покоруваме, кој со директни или индиректни наредби му дава правец на нашиот живот. Треба да постапуваме знаејќи дека покорноста претставува ибадет.[26]

24. Бухари, 7144
25. 7/ А'раф, 123-124
26. Дали секоја покорност на шејтанот и ќафирите/неверниците е ширк? Одговорот на ова прашање ќе го расчлениме во неколку дела:

## III. Опширно значење на Келиме-и Тевхид

### A. Што значи зборот “илах (бог)”?

Да го разгледаме арапскиот збор “илах”. Арапите овој збор го користеле во овие значења:[27]

• Е-ле-хе “E-le-he/ أَلَهَ”: Има значење, “Ибадет/ Робување”. Илах е наречено божеството на кое му се прави ибадет. Ова име било дадено бидејќи луѓето му правеле ибадет. **Согласно наведеното, илах е божество на кое му се прави ибадет.**

• Е-ле-хе “E-le-he/ أَلَهَ”: Има значење, “Земање под заштита, давање сигурност, заштита”. **Илах, е заштитник на оние кои се засолниле кај него, и кој им дава безбедност.**

• Е-ли-хе “E-li-he/ أَلِهَ”: Има значење, “Збунетост, запрепастеност”. Човекот се одушевува од Неговата (џ.џ.) величественост, од неговата совршеност во создавањето, од исправноста и праведноста на неговите шеријатски и кадерски одредби. **Илах е нешто од кое се чувствува одушевување.**



a. Оние кои шејтанот и власта на ќафирите/неверниците ја гледаат како задолжителна апсолутна покорност, и кои во сите свери на животот им се покоруваат на нив, тие прифатиле други за богови надвор од Аллах (џ.џ.).

б. Оние кои на шејтанот и власта на ќафирите/неверниците им се покоруваат за теми кои се ширк (припишување содружници на Аллах (џ.џ.), кои се покоруваат на нивните наредби кои содржат ќуфр, тие на Аллах (џ.џ.) му припишале содружници (ширк).

в. Оние кои шејтанот и власта на ќафирите/неверниците не ја гледаат како задолжителна покорност, кои не се покоруваат на нивните наредби кои содржат ширк и куфр, кои го прифаќаат за харам тоа што од Аллах (џ.џ.) е одредено како харам, чија душа попуштајќи им се покорува, тие се мумини грешници.)

27. Lisânu'l Arab, 13/467-472; El-Mufredât, стр. 82-84, делот 'e-l-h'

• Ве-ле-хе “Ve-le-he/ وَلَهَ” или ве-ле-хе “ve-li-he/ وَلِهَ”: Има значење, “Љубовен занес, севда/лудило”. Се користи за наклонетоста на мајката кон детето со љубов и покровителство. На ист начин се користи и за опишување на наклонетоста на детето кон мајката. Кога се користи за мајка и дете има значење на поврзување со љубов и покровителско интересирање. **Илах, е она што окружува со љубов и милост, и она кое со него те поврзува со љубов.**

• **Ла-хе** “La-he/ لَهَ”: Има значење, “Криење, покривање и затскриеност”. Илах, е невидлив за неговите робови.

• **Ле-ха** “Le-ha/ لَهَى - لَهْو”: Има значење, “Кој замислува, забавува, со забавување правејќи го среќен”. **Илах, е она што го усреќува оној кој му робува, она кое кога кон него усмереното срце нема никаква друга потреба.**



• Хе-ве-ле “He-ve-le/ هَوَل – هَوْل”: Има значење на чувство на страв и немир. Страшните сцени на денот на кијаметот ги нарекуваме “ехвал јевми’л кијаме (eh-val yevmi’l kıyame). **Илах, е она од кое се плашиме и авторитет на кој се потчинуваме.**

• Ха-ле-тун “Hâ-le-tun / هَالَةٌ”: Има значење на “Светлина околу месечината/светлосен круг”. **Илах, е светлината на небесата и земјата, кој човекот го просветлува со објавата, а срцата ги просветлува со иман.**

• Ехлун "Ehlun/ اهَلٌ" : Се користи за човековото семејство, за приврзаните следбеници, за блиските. **Илах, е оној што е близок со своите робови, кон кој се приближуваме со иман и правилни дела.**

Илах (бог) е нешто на што му се прави ибадет. "Лаилахеиллаллах" значи изјавување дека ниедно битие нема право на ибадет, и дека право да му се прави ибадет има само Аллах (џ.џ.).

На претходните страници дадовме некои примери за значењето на ибадетот. Треба да знаеме дека ибадет е се што Аллах (џ.џ.) го прифаќа со одобрување, се што им наредил на мумините, и сето она што му се прави само на Аллах (џ.џ.).

Можеме да заклучиме дека животот во целина е ибадет, живеењето во целина е робување.

Кога ќе речеме "Лаилахеиллаллах", му даваме ветување на Аллах и со Него правиме договор. Ветуваме дека во сите свери на животот Нему ќе му бидеме покорни, Нему ќе му робуваме, доброто и лошото ќе го чекаме од Него, пружајќи раце само Нему ќе му се молиме, од Него ќе очекуваме исполнување на нашите желби, заради Него ќе сакаме и заради Него ќе мразиме. Прифаќаме само Негово (џ.џ.) одредување на нашето образование, облекување, нашето разбирање на уметноста и забавата, војувањето и мирот, економијата.

Прифаќањето на Неговата божественост значи прифаќање на Неговото владеење. Прифаќаме дека сите наши постапки со срце, изговор и тело ќе бидат за Него и за Негово задоволство.

"Речи: 'Безсомнение мојот намаз, курбанот, животот и смртта се за Аллах Господарот на световите. Тој нема ниеден содружник. Ова ми е наредено и јас сум прв од Муслим-ите/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах' "[28]

"Лаилахеиллаллах" е тевхид, и значи обединување на изворот на животот и смртта, намазот и курбанот, ветувањето и тавафот (обиколување околу Ќаба), молитвата и надежта, овластувањето за владеење и покорноста ... Животот во целина е робување и со се е за Аллах (џ.џ.). Во живеењето на мувахидот, нема ништо што не е робување, нема ништо што не е опфатено во Келиме-и Тевхид, на мухавидот неговиот Бог му одлучува и за тоа како ќе склучи брак, и за тоа каде и како ќе се школува. Неговиот Бог одлучува и за тоа каква политика ќе води, како ќе заработува и каде ќе го потроши заработеното. Бидејќи тој изговарајќи "Лаилахеиллаллах", изјавува дека го прифаќа Аллах (џ.џ.) за бог, изјавува дека доброволно прифаќа Нему (џ.џ.) да му биде роб.



28. 6/Ен'ам, 162-163

## Б. Зошто Аллах е единствен бог?

Доколку размислиме за значењето на зборот “илах” според речникот, ќе дојдеме до одговорот на прашањето од насловот. Аллах (џ.џ.) е единствен бог, бидејќи тој со љубов ги заштитува своите робови, бидејќи е близок со своите робови, бидејќи дозволува да му се приближиме; бидејќи е совршен во создавањето и одредбите, кадерот, бидејќи шериатот е совршен во поглед на правдина и правилност; луѓето со одушевување се водат кон Него поради неговите имиња и особини, се потчинуваат на неговиот авторитет и величественост, од кого се плашат; кој ги просветлува срцата, кој им покажува пат на своите робови, и кој од темнините на празноверието / филозофиите / лажните вери / ќуфрот / ширкот, ги избавува кон светлината на тевхидот. Заради сето ова, и сите други особини на кои упатуваат неговите убави имиња, Аллах е бог, кому му се прави ибадет, и единствен кој има право на ибадет.



## Докази дека Аллах е единствен бог

- Уредувањето во универзумот е доказ дека Аллах е единствен бог:

“Ако на двете (на небесата и земјата) освен Аллах имаше други богови, се (уредувањето на небесата и земјата) ќе се распаднеше. Но безграничен во Неговата слава е Аллах Господарот на тронот, и Тој е возвишен од сето што му го припишуваат.”[29]

29. 21/Енбија, 22

"Аллах, никогаш немал деца, ниту пак имало бог заедно со Него. (Ако имаше и други богови освен Аллах) секој бог (ќе го земеше со себе) тоа што го создал, и ќе се обидуваа меѓу себе да се стекнат со надмоќ. Аллах е возвишен од сето што му го припишуваат."[30]

- **Освен Аллах (џ.џ.), може ли некој друг да го направи ова?**

"Речи: 'Видовте ли? (дали сте размислиле) Аллах ако одреди постојано до денот на кијаметот да биде ноќ, освен Аллах има ли друг бог кој може да ви донесе светлина? Зарем не слушате?' Речи: 'Видовте ли? (дали сте размислиле) Аллах ако одреди постојано до денот на кијаметот да биде ден, освен Аллах има ли друг бог кој може да ви ја донесе ноќта во која ќе се одморите? Зарем не гледате?' "[31]



- **Прашања кои чекаат одговор**

"Речи: 'Слава Му на Аллах, и мирот нека е над Неговите избрани робови.' Кој е по достоен: Аллах или (лажните богови) ортаците кои Му ги припишуваат? (Тие ли се по достојни или Аллах) кој ги создаде небесата и земјата, кој за вас ви симнува вода од небото, со која правиме да растат градини со прекрасна убавина. Вие никогаш не ќе можевте да направите да растат такви дрвја. Зарем има друг бог заедно со Аллах?! Не, (освен Аллах нема друг бог!) тие се залутан народ (кои други битија изедначуваат со Аллах). (Тие ли се по достојни или Аллах) кој ја одреди

30. 23/Му'минун, 91
31. 28/Касас, 71-72

земјата за стабилен простор за живеење, кој направи низ неа реки да течат, кој создаде цврсти планини, кој меѓу две моринја постави преграда (за да не се испомешаат)? Зарем има друг бог заедно со Аллах?! Не, (освен Аллах нема друг бог!) повеќето од нив немаат знаење. (Тие ли се по достојни или Аллах) кој ги удоволува молитвите на оној кој кога е во невоља Нему му се моли, кој ја отстранува маката, и кој ве одреди за халифи на светот? Зарем има друг бог заедно со Аллах?! Колку малку земате поука. (Тие ли се по достојни или Аллах) кој ви го покажува патот низ темнините на морето и земјата, кој испраќа ветришта како предвесник на неговата милост (дождот)? Зарем има друг бог заедно со Аллах?! Возвишен е Аллах од нивниот ширк (содружниците кои му ги припишуваат). (Тие ли се по достојни или Аллах) кој создаде се што е живо и после (со оживување) ќе го обнови, кој ви дава р'ск од небото и земјата? Зарем има друг бог заедно со Аллах?! Речи: 'Ако ја зборувате вистината (ако сте сигурни без никаков сомнеж) донесете го вашиот доказ.' "[32]



Во текот на историјата, немало расправање за постоењето на семоќниот Аллах, освен незначајни обиди на некои непресметливи. Немало расправање ни за тоа дека Тој (џ.ш.) има хакк (право) на ибадет, ниту за тоа дека Нему (џ.ш.) треба да му се прави ибадет. Расправање имало за прашањето дали Тој е единствен бог, односно "дали само Нему да му се прави ибадет, или со ибадетот кон Него да им се прави ибадет и

32. 27/Немл, 59-64

на посредниците?". Аллах (џ.ш.), со горенаведените ајети ги прекинал овие расправии, кои се појавиле бидејќи луѓето свртиле грб на ф'тратот и објавите.

Ако внимавате, ќе сфатите дека доказите кои укажуваат на фактот дека Аллах е единствен бог, се очигледни. Бидејќи Аллах (џ.ш.) го создал човекот со ф'трат. Човекот со ф'тратот знае дека треба да му робува на Аллах, и дека семоќниот Аллах е еден и единствен бог:

"(Сетете се!) Кога над нив ја издигнавме планината (Тур-и Сина, Tûr-i Sina) како да беше сенка, и тие мислеа дека ќе падне на нив. (Тогаш им дадовме ваква поука:) 'Држете се цврсто со сета сила за тоа што ви го дадовме и имајте на ум што се содржи, за да бидете богобојазливи. (Сетете се!) кога твојот Господар од 'рбетите на Адемовите деца го изведе нивното потомство и побара од нив да сведочат за себе: Ги праша: 'Зар не сум Јас вашиот Господар?'. Тие одговараа: 'Да! (Ти си нашиот Господар!) сведочиме.' (Ова е) за да не речете на денот на кијаметот: 'Ние за ова ништо не знаевме.' Или за да не речете: 'Нашите татковци припишуваа содружници на Аллах. Ние сме поколение после нив (кои го следеа нивното верување). Зар ќе не казниш за тоа што го правеа лажговците?' "[33]

"Насочи го лицето (како мувахxид кој не му припишува ништо за содружник на Аллах) како ханиф кон верата. (Усогласи се на) ф'тратот со кој Аллах ги создаде луѓето. Аллах-овото создавање не може да се смени. (Сите се

33. 7/ А'раф, 171-173

создадени со ф'трат на тевхид) Ова е вистинската вера, но повеќето од луѓето тоа не го знаат."[34]

Најочигледен пример за нашите зборови се моментите кога човекот многу се плаши, кога не функционираат неговиот ум и сетила, моментите кога да беше апарат кој се поправа се враќа на фабричките поставки. Во тие моменти ф'тратот се разјаснува и човекот се управува кон Аллах (џ.ш.) кој е еден и единствен.

"Речи: Кој ве спасува од темнините на земјата и морето, кога понизно и потајно Нему му се молите: 'Ако не спаси од ова, ние навистина ќе бидеме благодарни.' Речи: 'Од ова и секоја друга невоља ве спасува само Аллах, после вие Нему (повторно) му припишувате содружници' "[35]

"Кога ќе се качат на брод, му се молат искрено на Аллах (без да му припишуваат содружници); но откако Тој ќе ги донесе нив безбедни на крајбрежје, тие (повторно) Нему му припишуваат содружници."[36]



## В. Објаснувањето во Кур'ан за прифаќањето на Аллах за бог

Во продолжение ќе ги наведеме ајетите кои го објаснуваат името на бог. Овие ајети се јасни, разјаснети ајети на тевхидот одредени од Аллах, кој е Ел-Хаким и Ел-Хабир. Секој од овие ајети содржи одредби кои се јасни и разбирливи како ден. Роб

34. 30/Рум, 30
35. 6/Ен'ам, 63-64
36. 29/Анкебут, 65

**кој овие ајети правилно ги изговара со хаккот и кој размислува за овие ајети, најцелосно ќе го разбере името на бог/Аллах:**

"Вашиот Бог е само еден бог. Освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Тој е Ер-Рахман (оној кој е сочувствителен), Ер-Рахим(оној кој ги дарува своите робови со својата милост)."[37]

"Аллах ... нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Него. Тој е (сопственик на животот кој му дава живот на секое суштество) Ел-Хајј, (чие постоење нема потреба од ништо за да постои, од кого зависи постоењето на се) Ел-Кајјум. Тој ниту дреме ниту спие. Се што е на небесата и земјата му припаѓа Нему. Кој може да посредува со Него без Негова дозвола? Тој го знае сето она што е отворено пред нив, и сето она што е скриено од нив; Неговото знаење тие не можат да го разберат, освен тоа што Тој ќе го дозволи. Неговиот трон ги опфаќа небесата и земјата, и нивната (небесата и земјата) заштита Нему не му е тешка Тој е (највелик со квалитети и особини) Ел-Алиј, (најголем со квалитети и особини) Ел-Азим."[38]

"Нема присилување во верата. Вистинскиот пат (јасно) се разликува од заблудата. Секој кој (го отфрли, се дистанцира) не го прифаќа тагутот и верува во Аллах се фатил за нераскинлива врска (Келиме-и Тевхид и го примил Исламот). Аллах е Ес-Семи (слуша се и одговара на молитвите) и Ел-Алим (знае се)."[39]

37. 2/Бакара, 163
38. 2/Бакара, 255
39. 2/Бакара, 256

“Аллах, мелеките, и луѓето со знаење сведочеа дека нема друг бог освен Аллах (кој има право на ибадет/робување). Нема друг бог освен Него. Тој, е (семоќен, се му се покорува) Ел-Азиз, (суверен, мудар)Ел-Хаким.”[40]

“Речи: ‘Еј, Ехл-и Китап! Дојдете да се собереме околу еден заеднички збор: Само на Аллах да му правиме ибадет, Нему ништо да не му препишуваме за содружник, (Да не го напуштиме Аллах и) меѓу себе да не се признаваме за господари.’ Доколку свртат грб, речите: ‘Сведочете дека ние сме Муслим-и/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах.’ ”[41]

“… Се што е на небесата и земјата му припаѓа нему. Аллах е доволен како заштитник.”[42]

“Речи: ‘Чие сведочење е најголемо?’ речи: ‘Аллах е сведок меѓу мене и вас. Овој Кур’ан ми е објавен за да ве предупредам вас и сите до кои ќе допре. Или пак сведочите дека покрај Аллах има и други богови? ‘Речи: ‘Јас не сведочам.’ Речи: ‘Тој е единствен Бог и навистина јас сум далеку од оние кои му препишуваат содружник.’ ”[43]

“Тоа е вашиот Господар Аллах. Нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Него. Тој е создавач на се. (Затоа) робувајте му само Нему. Тој е (заштитник на се) Ел-Векил.”[44]



40. 3/Ал-и Имран, 18
41. 3/Ал-и Имран, 64
42. 4/Nisa, 171
43. 6/Ен’ам, 19
44. 6/Ен’ам, 102

“Води се по тоа што ти е објавено од твојот Господар! Нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Него. Сврти им грб на мушриците.”[45]

“Речи: ‘Безсомнеж, мојот Господар ме упати на правиот пат, во непогрешливата вера, во верата на муваххид Ибрахим. Тој, не стана мушрик.’ Речи: ‘Безсомнеж мојот намаз, курбанот, животот и смртта се за Аллах Господарот на световите. Тој нема ниеден содружник. Ова ми е наредено и јас сум прв од Муслим-ите/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах’ ”[46]

“Тие Аллах го напуштија и за свои господари/богови ги прифатија нивните свештеници/рабини, монаси и Месих, синот на Мерјем, иако им беше наредено да му прават ибадет само на еден Бог, освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Тој е возвишен од оние кои му ги припишуваат за содружници.”[47]



“… Речи: ‘Тој е мојот Господар. Нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Него. Само нему му се покорувам, и кај Него ќе се вратам.”[48]

“Аллах рече: ‘Не прифаќајте два бога, бидејќи Тој е еден единствен. Плашете се само од Мене.’ Се што е на небесата и земјата му припаѓа Нему, постојаното потчинување е кон Неговата вера (непрекинато робувањето/потчинетоста и апсолутниот авторитет е Негов). Ќе бидете ли богобојазливи од друг освен од Аллах? ”[49]

45. 6/Ен’ам, 106
46. 6/Ен’ам, 161-163
47. 9/Тевбе, 31
48. 13/Ра’д, 30
49. 16/ Нахл, 51-52

“Речи: ‘Јас сум човек како и вие. Мене ми се објавува дека вашиот Бог е еден и единствен бог. Од сега, кој се надева дека ќе се сретне со својот Господар (и од Него да биде награден), нака го прави тоа што е правилно, и во ибадетот кон неговиот Господар ништо да не му припишува за содружник.’ ”[50]

“Аллах … Нема друг бог (што има право на ибадет) освен Него. Нему му припаѓаат најубавите имиња.”[51]

“Безсомнеж, само Јас сум Бог; нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Мене. Прави ми ибадет само Мене, и клањај намаз за да ме спомнуваш.”[52]

“Ваш единствен бог е Аллах, освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Неговото знаење опфаќа се.”[53]

“Речи: ‘Мене ми се објавува дека вашиот Бог е Еден и Единствен бог. Ќе бидете ли Муслим-и/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах?’ ”[54]

“… Вашиот Бог е Еден и Единствен бог. Затоа предадете му се Нему. Израдувај ги (оние кои со спокојна душа и понизност му се предаваат на Аллах).”[55]

“Тој е Аллах, освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Нему му припаѓа славата и на почетокот (на овој свет) и на крајот (на ахирет). Само Тој одредува. Нему ќе му вратите.”[56]



50. 18/ Кехф, 110
51. 20/Та-ха ,8
52. 20/Та-ха, 14
53. 20/Та-ха, 98
54. 21/Енбија, 108
55. 22/Хаџ, 34
56. 28/Касас, 70

“Немој да му се молиш на друг бог заедно со Аллах. Освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Освен Него се друго ќе го снема. Само Тој одредува. Нему ќе му се вратите.”[57]

“Еј, луѓе! Запамете ја благодатта со која Аллах ве опсипува. Има ли друг бог освен Аллах кој може да ви даде р’ск од небото и земјата? Освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). (Тогаш) зошто (од тевхид) се вртите (кон ширк)?”[58]

“Вас, сите ве создаде од една душа, и од него Тој му создаде сопруга. Тој ви донесе осум пара добиток. Тој ве создава во утробите на вашите мајки, во три темнини, од еден стадиум на создавање во друг. Тој е вашиот Господар Аллах. Сета власт/доминација му припаѓа Нему. Освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). (Тогаш) како можете (од тевхид) да се вртите (кон ширк)?”[59]



“Тој е Ел-Хајј (Тој е вечен и бесмртен, Тој на се му дава живот). Освен Него нема друг бог (што има право на ибадет). (Затоа) молете му се верувајќи искрено/чисто во Него. Славата му припаѓа на Аллах Господарот на световите.”[60]

“Само Тој е Бог на небото и Бог на земјата. Тој е (суверен, мудар) Ел-Хаким, (се знае) Ел-Алим.”[61]

57. 28/Касас, 88
58. 35/Фатир, 3
59. 39/Зумер, 6
60. 40/Му’мин, 65
61. 43/Зухруф, 84

"Освен Него нема друг бог (што има право на ибадет). Тој оживува и умртвува. Тој е ваш Господар и Господар на вашите предци."[62]

"Знај дека навистина нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Аллах. Барај прошка за своите гревови, (прошка за гревовите на) мажите мумини/верници и жените верници/мумини. Аллах знае каде се движите и каде престојувате."[63]

"Тој е Аллах; освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Тој го знае тоа што не може да се види и тоа што може да се види. Тој е (оној кој е сочувствителен) Ер-Рахман и Ер-Рахим (оној кој ги дарува своите робови со својата милост). Тој е Аллах; освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). Тој е (апсолутен владетел/суверен, кој владее со својот имот како што сака) Ел-Мелик. Тој е (свет, безгрешен) Ел-Куддус. Тој е (од се безгрешен, кој на робовите им дава благосостојба) Ес-Селам. Тој е (им дава иман и сигурност на срцата) Ел-Мумин. Тој е (кој се контролира, апсолутен авторитет и владетел) Ел-Мухејмин. Тој е (семоќен, се му се покорува) Ел-Азиз. Тој е (кој ги лечи раните на душата, кој се потчинува) Ел-Џеббар. Тој е (највелик, највозвишен) Ел-Мутекеббир. Возвишен е Аллах од оние кои му ги припишуваат за содружници. Тој е (кој од ништо создава се) Ел-Халик. Тој е (кој создава без мана и во хармонија) Ел-бари. Тој е (кој на создаденото му дава лик каков ќе посака) Ел-Мусаввир. Нему му припаѓаат



62. 44/Духан, 8
63. 47/Мухаммед, 19

најубавите имиња. Се што е на небесата и земјата го слави него. Тој е (семоќен, се му се покорува) Ел-Азиз, (суверен, мудар), Ел-Хаким."[64]

"Аллах ... освен Него нема друг бог (кој има право на ибадет). (Затоа) мумините нака веруваат само во Аллах."[65]

"(Тој е) Господар на истокот и западот. Освен Него нема друг бог (кој заслужува ибадет). Само Него прифатете го за заштитник."[66]

Човек, кој внимателно ќе ги прочита овие ајети, ќе ја разбере божественоста на Аллах (џ.џ.), односно целосно ќе го разбере "Лаилахеиллаллах".

## Г. Противниците на поканата кон единствен и правилен Бог (Лаилахеиллаллах)

Како што претходно напоменавме, немало расправање за постоењето и божественоста на Аллах. Расправање имало за прашањето дали Тој (џ.џ.) е единствен бог. Пратениците, кога започнале да ги канат луѓето на робување само на Аллах (Лаилахеиллаллах), започнале расправии при што забележителен дел од општеството се спротивставило:

Нух (а.с.), кога го поканил својот народ да го прифати Аллах (џ.џ.) како единствен бог, вака му одговориле:

"Му рекоа: 'Еј, Нух! Ако не престанеш, навистина ќе бидеш каменуван.' "[67]

64. 59/Хашр, 22-24
65. 64/Тегабун, 13
66. 73/Музземмил, 9
67. 26/Шуара, 116

**На Шуајб (а.с.) вака му рекоа:**

"Арогантните големци од неговиот народ му рекоа: 'Еј, Шуајб! Тебе, и оние кои со тебе поверува, доколку не се вратите во нашата вера, навистина ќе ве избркаме од нашата земја.' Тој им рече: 'Дури и ако не сакаме?' "[68]

**На Ибрахим (а.с.) вака му рекоа:**

"(Татко му) му рече: 'Ибрахим, од моите богови ли се откажуваш? Ако не престанеш, навистина ќе те каменувам. (Сега) оддалечи се од мене засекогаш.' "[69]

**На Аллаховиот Пратеник (сав) вака му рекоа:**

" 'Зарем боговите ги направи еден бог? Навистина ова е нешто многу интересно/збунувачко.' Дел од нив тргнаа и рекоа: 'Ајде бидете приврзани за вашите богови (пружете отпор во приврзаноста кон нив), бидејќи ова е тоа што се посакува (од вас).' "[70]



**Во овие спротивставувања, вниманието ни го привлекоа две работи:**

**а. Силно спротивставување на првата реченица, без да го ислушаат објаснувањето на поканата.**

**б. Оние кои се спровставувале, не биле обични луѓе туку биле избран елитен слој од општеството кои биле имотни и биле на високи позиции во општеството.**

**Прашањето е, зошто?**

68. 7/ А'раф, 88
69. 19/Мерјем, 46
70. 38/Сад, 5-6

Ако сакате, да размислиме повторно за ајетите кои беа наведени во делот “Објаснувањето во Кур’ан за прифаќањето на Аллах за бог”: Според овие ајети, прифаќањето на Аллах (џ.џ.) за бог, значи да му се робува само Нему, Нему ништо да не му се припишува за содружник, и отфрлање на сите тагути на кои им се прави ибадет покрај Него.

Да се прифати Аллах (џ.џ.) за бог значи; да се прифати дека Тој нема недостатоци и дека Тој нема содружници, да се прифати дека се што постои е потчинето на Неговата власт и волја, да се прифати дека Тој владее со небесата и земјата, да се прифати дека без Негова согласност никој не може да биде Негов посредник, да се прифати дека се што постои на небото и земјата е опфатено со Неговото знаење, да се прифати дека само Тој е заштитник на се што постои на земјата, небото и во нив.



Да се прифати Аллах (џ.џ.) за бог значи; апсолутно предавање на Аллах (џ.џ.) и Неговите одредби, да се верува дека Нему му припаѓа имотот, и да се прифати дека само Тој може да наредува во неговиот имот.

Да се прифати Аллах (џ.џ.) за бог значи; да се има доверба во Него како заштитник во секоја работа; да се прифати дека само Нему треба да му молиме и кога сме спокојни и кога имаме мака; да се прифати дека и корисtargeta и штетата се во Негови раце; да се прифати дека намазот, курбанот, животот и смртта треба да бидат за Него.

Да се прифати Аллах (џ.џ.) за бог значи; да се прифати дека Тој е близок со своите робови, да се прифати дека не ни треба посредник за да му се обратиме, да се прифати дека поради Неговата љубов и милост кон своите робови ни испрати пратеници, да се прифати дека единствен извор на верата се објавите и пратениците кои ја објаснуваа објавата.

Токму ова објаснување ги исплаши арогантните тагути. Бидејќи "Лаилахеиллаллах" го буди човекот, и го води од искористеноста во ширкот, кон честта на робувањето на Аллах (џ.џ.), односно кон тевхидот. Ова објаснување ги собира човековите мисли и чувства околу "единствен бог". Ова, се разбира, не им одговара на тагутите.

Низ историјата, општеството било водено од малцински општествен слој. Овој општествен слој, претежно организиран од избрани (!) семејства, распарчувајќи го општеството, вршеле негова експлоатација:



• **Ја распарчуваат верата:**[71] Аллах, создавачот на се, го "затвораат" на небото. На земјата избираат богови, кои работат во името на Аллах (кој што според нив е на небото), кои ги доставуваат желбите до Него, и кои се советуваат со Него за секоја работа која ги интересира луѓето. Овие богови се битија кои не

71. "(Има такви) кои го распарчуваат единството на нивната вера и се групираат во групи; ти (не си од нив и) со нив немаш никаква врска. Нивните дела се кај Аллах. После (Аллах) нив ќе им ја каже вистината за тоа што го правеа." 6/Ен'ам, 159

гледаат, не слушаат, не зборуваат. Некогаш тоа е некој кип/статуа, некогаш тоа е некој споменик, некогаш тоа е гроб/турбе… Тие имаат потреба од некој кој ќе ги пренесува нивните желби, наредби. Во името на тие богови зборуваат оние кои ги назначиле нив богови, односно општествената елита. Од непознати причини, овие богови постојано зборуваат во корист на општествената елита. Оваа општествена елита е сенка на Аллах (џ.ш.) на земјата. Благодарение на нив, се обезбедува политичко единство и хармонија. Сите треба да ги подржуваме и да им бидеме безусловно покорни. Оваа елита е многу вредна крај Аллах, и од почит кон нив ни се дава р'ск и добиваме божествена благодат; штом е така треба ним да им робуваме и служиме, треба да им се предадеме како што му се предава мртвиот на оној кој ќе го мие мртвото тело.



- **Го распарчуваат општеството:**[72] Едниот е Турчин, другиот Курд. Едниот е богат, другиот е сиромав. Едниот навива за еден фудбалски клуб, другиот навива за друг фудбалски клуб. Едниот е лево ориентиран, другиот е десно ориентиран. Едниот е од град, другиот од село… Општеството, во сите сфери, го делат на групи, и користејќи ги масовните медиуми, разликата меѓу групите ја претвараат во непријателство. Ако масовните медиуми не се доволни, тогаш се формираат специјални единици, како "Житем/JİTEM"[73] како

72. "Навистина Фараонот на светот се прикажа како великан. Жителите ги раздели во групи, дел од нив ги угнетуваше;машките деца им ги колеше а жените ги оставаше живи, бидејќи тој беше од злобните." 28/Касас, 4

73. Житем е кратенка на Жандармериjска организација за разузнавање и

“Оддел за специјална војна/Özel Harp Dairesi”, како “Организација за Планирање/Planlama Teşkilatı”... чија цел е со провокации да создава непријателство меѓу народот.

• **Човекот во себе го распарчуваат:**[74] Човекот е во конфузија дури и во секојдневните работи. Ќе се облече; тоа што ќе го облече е различно од модата, тоа што му одговара нему е различно, колку му дозволува финансиската состојба е нешто сосема различно. Тоа што го гледа во сериите е различно, обичаите и традицијата во местото каде живее се различни... Сака да има свое гледиште за политичките настани; весници, телевизии, социјални медиуми... од се излегува по еден глас. Човекот се збркува во што да верува.

Човек кој во себе е распарчен, општеството во кое живее е распарчено, религијата на која припаѓа е распарчена, човек во таква состојба е отворен кон секакво водење, експлоатација и искористување. Елитниот слој од општеството, сака луѓето да ги претвори во ваков тип на човек.

Спротивно на ова е “Лаилахеиллаллах”, тевхид/обединувањето на Аллах (џ.џ.), и Негово поставување во центарот на животот. Со “Лаилахеиллаллах”, што и да е распарчено од екплоататорите; со Аллаховата



контра-тероризам, на турски јазик: JİTEM кратенка од Jandarma İstihbarat ve Terörle Mücadele

74. “Како ханифи, не припишувајте му Нему ништо за содружник (и напуштете го секој вид на ширк). Кој му припишува содружници на Аллах, е како некој кој паѓа од небото, откако на небото е распарчен (на парчиња) од птиците или е одвлечен од ветрот на некое пусто место.” 22/Хаџ, 31

волја, се обединува, и се отстрануваат сите причини за робувањето на робот. Целта на животот, на човек кој изговара “Лаилахеиллаллах”, е јасна; знае за што треба да умре; ја има разбрано мерката на правилното. Ваков човек не може да се експлоатира. Кој што и да рече, инстанцата кон која тој ќе се обрати, е единствениот бог Аллах. Елитниот слој од општеството, знаат дека нема да можат да ги експлоатираат луѓето кои изјавуваат “Лаилахеиллаллах”, дека во општество на “Лаилахеиллаллах” сите ќе бидат еднакви, дека ќе ги изгубат своите привилегии, поради што силно се спротивставуваат на поканата кон тевхид.

## IV. Погрешно објаснување на Келиме-и Тевхид



Повеќето од луѓето кога ќе ги прашате за значењето на Келиме-и Тевхид, ќе одговорат “Нема друг бог освен Аллах”. Доколку ги прашате што значи “Нема друг бог освен Аллах?”, воглавно одговорот би бил: “Тој не создаде, Тој ни го дава р’скот”.

Како што претходно објаснивме, ова не е значењето на Келиме-и Тевхид. Мушриците од Мека исто така знаеја дека Аллах е создавач, дека Тој го дава р’скот. Но тоа не ги направило припадници на Исламот, и тоа не го спречило Неговиот Пратеник (сав) да војува со нив.

Прифаќањето, дека Аллах создава и го дава р’скот, од страна на мушриците е објавено во следните ајети:

"Навистина ако им речеш: 'Кој ги создаде Земјата и небото, кој ги потчини Сонцето и Месечината?', сигурно ќе речат: 'Аллах!'. Тогаш зошто се враќаат (од тевхид во ширк)? Аллах, на кој ќе посака од неговите робови, му го зголемува р'скот (и на кој ќе посака) му го намалува. Аллах навистина знае се. Ако ги прашаш: 'Кој од небото спушта вода и со неа ја оживува земјата?', сигурно ќе речат: 'Аллах!'. Речи: 'Сета слава му припаѓа само на Аллах.' Сепак, многумина од нив немаат разум."[75]

"Речи: 'Кој ви дава р'ск од небото и земјата? Кој е сопственик на ушите и очите? Кој го оживува мртвото, а живото го умртвува? Кој ги управува сите работи?', ќе речат 'Аллах'. Речи: 'Тогаш зошто не се плашите (да му припишувате содружници/ширк)?' "[76]

**Мушриците од Мека не останувааа само на тоа, тие клањаа намаз, постеа, одеа на хаџилук, ги хранеа луѓето кои одеа на хаџилук, ги фалеа луѓето со убаво поведение.**



**Како што може да се разбере од ајетите, прифаќањето дека Аллах е создавач, дека го дава р'скот, дека ги води сите работи, дека оживува и умртвува, сепак сето тоа, човекот не го прави припадник на Исламот. Доколку тоа беше значењето на Келиме-и Тевхид, тогаш ќе немаше потреба мушриците од Мека, да се канат на Келиме-и Тевхид. Како што претходно објаснувавме, значењето и основата на Келиме-и Тевхид е обединување на Аллах во ибадетот, и со**

75. 29/Анкебут, 61-63
76. 10/Јунус, 31

изговарањето на "Ла", отфрлање на лажните богови надвор од Него на кои им се прави ибадет.

Дали денешните луѓе, кои изговараат "Лаилахеиллаллах", и од тој збор разбираат само дека Аллах создава, дали тие луѓе се припадници на Исламот? Доколку овие луѓе, со тие погрешни сваќања се припадници на Исламот, тогаш зошто мушриците од Мека не биле припадници на Исламот?

Бидејќи нивниот проблем не беше прифаќањето на Аллах (џ.ш.) за создавач, нивниот проблем беше што покрај Аллах ибадет им правеа и на голем број други битија. На пример, кога се молеа, се молеа на кипови/статуи од лица за кои мислеа дека се "светци". Тоа го правеа бидејќи тие беа грешници. Ним им требале посредници да посредуваат меѓу нив и Аллах, и кои за нив ќе се залагаат кај Аллах.



Минатото, колку многу наликува на денешницата! Исто и денес, луѓето кои од зборот "Лаилахеиллаллах" разбираат само дека Аллах е создавач, бараат помош на гробовите (или од далеку) на луѓе за кои мислат дека биле "светци". Исто така, и нивните сваќања се исти: "Па кои сме ние? Ние сме грешници и немоќни луѓе. Само тие што биле евлији[77] вредат кај Аллах. Тие се наши посредници."

"Внимавајте (Знајте)! Чистата/искрената вера е само на Аллах. **Оние кои прифаќаат за заштитници други**

77. збор со кој се нарекуваат "светци", чие "особини" и "чуда" од луѓето се прифатени како "свети"

**освен Него (велат): 'Ние ним им правиме ибадет за да не доближат/приближат до Аллах.'** Аллах, меѓу нив ќе пресуди за тоа што за него не се согласуваа. Навистина Аллах нема да го упати на вистинскиот пат оној што е лажго и ќафир/неверник."[78]

Меѓутоа молитвата, во Кур'ан-и Керим, се користи со значење на ибадет. Во тоа време, луѓето ќе направеле ибадет (молитва) на камен и со тоа станувале ќафири. Дури и откако го спознале Аллах (џ.џ.), откако поверувале во Неговото постоење, станувале ќафири. Да се запрашаме, што се денешните луѓе, кои им прават ибадет на други надвор од Аллах, а го прифаќаат Аллах за создавач, и со тоа мислат дека станале припадници на Исламот?

Муштриците од тоа време го спознавале Аллах, ќе поверувале, но овластувањето за владеење, наместо на Аллах, им ја давале на племенските старешини или водачите. Кога го направиле тоа, и покрај тоа што го спознале Аллах, и ќе поверувале во Него, сепак не станувале припадници на Исламот.



Голем број од денешните луѓе, кои од Келиме-и Тевхид, сфаќаат само дека Аллах (џ.џ.) е создавач, но овластувањето за владеење, наместо на племенски старешини, (со учество во гласање) го даваат на партиските лидери и пратениците, се сметаат себеси за припадници на Исламот. Кој ги излажал толку многу? И евреите правеа разни видови ширк и харам,

78. 39/Зумер, 3

но велеа “Ние сме сакани робови и деца на Аллах, нас огнот нема да не допре”. Но тие нивни сваќања не ги спасија:

“Рекоа: ‘Огнот нема да не допира освен неколку дена.’ Речи им: ‘Дали (за тоа) добивте ветување од Аллах? (Доколку е така) Аллах го исполнува ветеното. Или за Аллах зборувате работи што не ги знаете?’ (Не, не е така) Сосема спротивно, кој ќе направи грев и неговата грешка ако го опколи од сите страни, тие се жители на огнот и таму вечно ќе останат.”[79]

Од сето ова што го набројавме, заклучуваме дека човекот кој сака да биде припадник на Исламот, кој сака да има корист од Келиме-и Тевхид, неопходно е да ги разбере термините “бог” и “ибадет” кои се основи на овој збор и нив да ги примени. Се разбира овие поими не треба да ги разбере и живее како во верата на предците, туку треба да ги разбере и живее според упатството објаснето во Кур’ан и Суннет.



79. 2/Бакара, 80-81

# Условите на Келиме-и Тевхид

Во овој дел ќе ги објасниме условите на Келиме-и Тевхид. Знаењето на условите на Келиме-и Тевхид, важно е најмалку колку знаењето на неговото значење. Како што ќе објасниме, ако не се исполни дури и само еден услов, тоа нема да се исполни. Исто како што абдестот е услов за намаз. Намаз клањат без абдест, не се прифаќа од Аллах (џ.џ.). Исто така, ако не се исполни дури и само еден услов од "Лаилахеиллаллах", човекот нема да има корист од Келиме-и Тевхид.



Користа од Келиме-и Тевхид може да се подели на два дела:

- Корист на овој свет
- Корист на ахирет

Корист на овој свет; е припадност на исламскиот уммет, и корисnta од сите шер'и одредби кои постојат за Муслимите.

Корист на ахирет ќе има со тоа што ќе биде заштитен од вечниот оган и ќе биде внесен во џеннет.

Исто како што треба да се исполнат услови за да се има корист од намазот; абдест, клањање во правец на Ќабе, покривање на телото, исто така треба да се исполнат услови за да се има корист од "Лаилахеиллаллах". Ако не се исполнат условите на "Лаилахеиллаллах", тоа е исто како да се клања намаз без абдест.

**Дефиницијата за услов во исламското право е:**

Го поништува тоа за што е предвидено како услов; доколку се укине ја поништува одредбата за која е поставено како услов.[1]



Човекот кој ќе застане на намаз без абдест, намазот му е пропаднат, односно намазот му е неважечки. Исто така, доколку во текот на намазот абдестот му се расипе, намазот му е пропаднат, односно е неважечки. Тоа е така бидејќи не е исполнет некој од условите на намазот за намазот да биде валиден/важечки.

Пред да се направи нешто, првин треба да бидат исполнети неговите услови, исто така тие услови не смеат да се прекршат/мора да се зачуваат, се додека не се заврши со започнатото дело. Нашата изјава "Лаилахеиллаллах" за да биде правилна и за да биде прифатена од Аллах (џ.џ.), услов е исполнување

1. Usûlu'l Fıkhi'l İslâmî, s.104

на условите за изјавување на "Лаилахеиллаллах", и зачувување на тие услови се до последниот здив.

Во поглед на условите на Келиме-и Тевхид, треба да се укаже на еден проблем: Во минатото, тагутите постојано се труделе да го држат народот подалеку од "Лаилахеиллаллах".

" 'Зарем боговите ги направи еден бог? Навистина ова е нешто многу интересно/збунувачко.'Дел од нив тргнаа и рекоа: 'Ајде бидете приврзани за вашите богови (пружете отпор во приврзаноста кон нив), бидејќи ова е тоа што се посакува (од вас).' "[2]

"Кога ќе им се речеше 'Лаилахеиллаллах' тие се величеа и велеа: 'Ние, зарем да ги напуштиме нашите богови заради еден луд поет?' "[3]

Тагутите набрзо сватија дека нивниот труд е бескорисен. Бидејќи "Лаилахеиллаллах" беше повик кон ф'тратот. Секој кој ќе се заинтересираше, ќе почувствуваше раздвиженост во срцето, во својата внатрешност. Ѕидовите меѓу луѓето и поканата кон тевхид се рушеа, и луѓето масовно го прифаќаа Исламот... Сфатија дека нема да можат да го сопрат Келиме-и Тевхид. Бидејќи не можеа да го сопрат Келиме-и Тевхид, смислија да ја сменат (испразнат) неговата целина. Имаа успех во тоа. Сменија, направија да се заборават три основни работи од Келиме-и Тевхид:

2. 38/Сад, 5-6
3. 37/Саффат, 35-36

Прво, тие му го сменија значењето. Направија да се заборави неговото значење “обединувањето на Аллах (џ.џ.) во ибадетот, Нему ништо да не му се припишува за содружник, и отфрлањето на тагутите на кои им се прави ибадет покрај Аллах”. Овој збор го поистоветија со верувањето на муширицните од Мека, “Аллах е создавач”.

Второ, направија да се заборават условите на “Лаилахеиллаллах”. Рекоа: “Кој ќе рече ‘Лаилахеиллаллах’ ќе влезе во џеннет.” Така е навистина, но само доколку ги исполни неговите услови,… во спротивно ќе биде како намаз клањат без абдест кој нема да му користи на тој што клања.

Трето, направија да се заборават елементите кои го расипуваат. Ги убедија луѓето дека еднаш кога ќе се каже “Лаилахеиллаллах”, што и да направат нема да се поништи искажаното, и во секој случај ќе им донесе корист.

Со менувањето на овие три работи, Келиме-и Тевхид го претворија во “дрога”. Додека во минатото, пратениците со овој збор го оживуваа народот, денес тагутите со овој збор го “дрогираат” (успиваат) народот. Во минатото, луѓето кои ќе го изговореа овој збор стануваа кошмар за тагутите, денес луѓето кои го изговараат овој збор стануваат доброволци на тагутите.

Главна должност на каначот на тевхид се три оживувачки потези против трите лажни објаснувања на тагутите, и тоа: на луѓето да им се објасни значењето на Келиме-и Тевхид, да им се објаснат условите на Келиме-и Тевхид, и да им се објаснат елементите кои го расипуваат Келиме-и Тевхид.

## I. Отфрлање на Тагутот

Отфрлањето на тагутот, суштинското на иманот, е прв услов на Келиме-и Тевхид. Доказ за ова тврдење е следниот ајет:

فَمَنْ يَكْفُرْ بِالطَّاغُوتِ وَيُؤْمِنْ بِاللّٰهِ فَقَدِ اسْتَمْسَكَ بِالْعُرْوَةِ الْوُثْقٰى لَا انْفِصَامَ لَهَاۜ وَاللّٰهُ سَم۪يعٌ عَل۪يمٌ

“Секој кој (го отфрли, се дистанцира) не го прифаќа тагутот и верува во Аллах се фатил за нераскинлива врска (Келиме-и Тевхид и го примил Исламот). Аллах е Ес-Семи (слуша се и одговара на молитвите) и Ел-Алим (знае се).”[4]



Во арапскиот јазик “مَنْ/мен” е условен предлог. Аллах (џ.ш.) набројува два услови за да се залепиме за нераскинлива врска:

- Отфрлање на тагутот
- Верување (иман) во Аллах (џ.ш.)

Но, што е тоа нераскинлива врска?

Дадени се неколку објаснувања според коментаторите на Кур’ан-и Керим. Според Муџахид (рх), тоа е “иман”;

4. 2/Бакара, 256

според Судди (рх), тоа е “Ислам”; Ибни Аббас (ра) и Саид ибни Џубејр (рх) тврдат дека тоа е зборот “Лаилахеиллаллах”. Според Енес (ра), нераскинливата врска е “Кур’ан”.[5]

Точно така; иманот, Исламот, Келиме-и Тевхидот, се нераскинливата врска. Некој, за да биде припадник на наброените, мора првин да ги исполни условите наведени на почетокот на ајетот, односно да го отфрли тагутот и да има иман во Аллах. Аллах (џ.џ.) одредил дека со Келиме-и Тевхид се влегува во верата, исто така, Аллах (џ.џ.) ги одредил и условите на овој збор. Имено во ова, човекот нема право на избор. Човекот, доколку сака да има корист од тоа што го направил или тоа што го кажал, доколку сака тоа да биде прифатено од шериатски аспект, мора да ги исполни поставените услови.



Објаснувајќи го условот, како пример го земавме намазот. Како што не може да се има намаз без абдест, исто така без отфрлање на тагутот не може да се влезе во исламот.

Неговиот Пратеник (сав), повеќе пати објаснувал за условот, да се отфрли тагутот:

مَنْ قَالَ لَا اِلٰهَ اِلَّا اللّٰهُ وَكَفَرَ بِمَا يُعْبَدُ مِنْ دُونِ اللّٰهِ حَرُمَ مَالُهُ وَدَمُهُ وَحِسَابُهُ عَلَى اللّٰهِ

“Кој ќе посведочи ‘Лаилахеиллаллах’ и ги негира другите

5. Tefsîru’l Kur’âni’l Azîm, 1/523, сура Бакара, тефсир на 256-от ајет

на кои им се прави ибадет покрај Аллах, неговиот живот и имот стануваат харам, а тој ќе одговара кај Аллах.”[6]

Во хадисите во кои се објаснува дека “Исламот е изграден на пет основи.”, првенствено доаѓа Келиме-и Шехадет. Во едно пренесување од Имам Муслим, Аллаховиот Пратеник (сав) вака го објаснува значењето на Келиме-и Шехадет:

“Исламот е изграден на пет основи: Ибадет на Аллах и негирање на другите на кои им се прави ибадет, клањање намаз, давање зекат, одење на хаџилук и постење во Рамазан.”[7]

Пред да се има иман во Аллах (џ.џ.), првин треба да се отфрли тагутот:

Ние кога изговараме Келиме-и Тевхид, првин изговараме “Ла илахе”, што значи дека сме ги отфлиле сите лажни богови на кои им се прави ибадет покрај Аллах (џ.џ.), значи дека сме ги отфрлиле сите тагути. После, изговарајќи “илла Аллах”, изјавуваме дека ја потврдуваме божественоста на Аллах, и изјавуваме дека само Нему ќе му робуваме. Значи, првин го отфрламе тагутот, па после ќе имаме иман во Аллах.

Истиот услов е наведен и во 256-от ајет од сура Бакара. Отфрлањето на тагутот, како услов, доаѓа пред условот да се има иман во Аллах. Несомнено, ова ни покажува колку големо значење и вредност



6. Муслим, 23
7. Муслим, 16

има отфрлањето на тагутот кај Аллах (џ.ш.). За неговото значење кај Аллах, можеме да наведеме уште две причини:

• Без отфрлање на тагутот, иманот во Аллах (џ.ш.) се поништува. Бидејќи тој иман, кој содржи ширк, е иман измешан со зулум. За да биде прифатен иманот во Аллах, условот е иманот првин да се исчисти од ширк. Тагутот е битие на кое му се прави ибадет покрај Аллах, односно битие кое се прифаќа како содружник на Аллах. Оној кој нема да го отфрли тагутот, дури и да верува во постоењето на Аллах, не може да верува во Неговото единство, не може да верува дека само Тој има право на ибадет. Според тоа сваќање, правото на ибадет, односно божественоста, Аллах (џ.ш.) ја дели со тагутите.



• Низ историјата, луѓето имале сваќање дека иманот во Аллах (џ.ш.) е иман во постоењето на Аллах; верувале дека Тој постои, и дека Тој создава. Но, неприфаќале дека само Тој (џ.ш.) има право на ибадет, и прифаќале посредници меѓу нив и Аллах (џ.ш.). Се противеле дури и кога доаѓале пратеници кои ги канеле да го отфрлаат тагутот и да имаат иман во Аллах.

Од таа причина, Аллах (џ.ш.) му дал првенство на вистинскиот проблем. Сакал пратениците правилно да ја разберат поканата; сакал пратениците да разберат дека поканата не се состои во верувањето во постоењето на Аллах, туку дека поканата е во

правото на ибадет, односно дека единствено Тој (џ.ш.) има право да му се прави ибадет. Давањето предност на отфрлањето на тагутот, било причина мушриците да се противат, тие не сакале да слушаат и да разберат.

## А. Објаснување што е тагут? Кој (тагутот) е првиот услов на Келиме-и Тевхид и без чие отфрлање не може да се влезе во верата

Во речникот, значењето на тагут е, надминување на границите, одење во крајности, и шериатското значење е приближно на ова значење и произлезено е од овој корен:

Имам Табери (рх), во тефсирот на 256-от ајет од сура Бакара, опишувајќи го тагутот, вели:

“Толкувачите не можат да се усогласат за значењето на тагутот”.

Некои рекле дека тоа е “шејтан”. За ова тврдење, пренесувања има од Омер (ра), Муџахид (рх), Катаде (рх), Денхак (рх) и Судди (рх).

Некои рекле дека тоа е “врачар”. За ова тврдење, пренесувања има од Ебу’л Алије (рх).

Некои рекле дека тоа е “јасновидец/гатач”. За ова тврдење, пренесувања има од Саид ибни Џубејр (рх), Ебу’л Алије (рх) и Ибни Џурејџ (рх).

По набројување на овие гледишта, вели вака:

“Според мене тагут е се; што ги преминува границите против Аллах (џ.ш.), сето тоа на кое му се прави ибадет

покрај Аллах, било тоа да е со присила на тагутот или да се прави доброволно од страна на луѓето. Не е важно дали тоа битие на кое му се прави ибадет покрај Аллах, е човек, шејтан, кип или што и да е друго.”[8]

Заду'л Месир го пренесува ова гледиште, од Ибну'л Цевзи (рх) Муџахид (рх): “Тоа се оние кои стојат пред кипови и зборуваат во име на киповите за да ги залутаат луѓето.”[9]

Ибни Кесир (рх) го пренесува следното, од Ибни Аббас (ра): “Тагут е шејтан во човечки лик. Луѓето (при недоразбирања) од него бараат суд. Тој е лидер кој им ги води работите.”[10]

Ибни Кајјим Ел-Цевзијје (рх), тагутот вака го опишува: “Тагутот е роб кој ги преминал границите во ибадетот кон него, во приврзаноста и во покорноста кон него. Тагутот на секој народ е оној од кој бараат суд покрај Аллах (џ.џ.) и Неговиот Пратеник (сав), на кој му прават ибадет, нешто на кое се покоруваат без докази од Аллах. Еве, овие се тагутите на светот. Ако размислиш за овие тагути и состојбата на луѓето, ќе увидеш дека повеќето од луѓето не му прават ибадет на Аллах туку му прават ибадет на тагут. Не бараат суд од Аллах и Неговиот Пратеник, туку бараат суд од тагутот. Наместо на Аллах и Неговиот Пратеник, им прават ибадет и им се покоруваат на тагутите…”[11]



8. Tefsîru't Taberî, 5/417-419, сура Бакара, тефсир на 256-от ајет
9. Zâdu'l Mesîr, 1/419, сура Ниса, тефсирот на 51-от ајет
10. Tefsîru'l Kur'âni'l Azîm, 2/294, суре Ниса, тефсирот на 51-от ајет
11. İ'lâmu'l Muvakkiîn, 1/40

Што можеме да разбереме од овие дефинирања? Тагут, е се што ги преминува границите, што заборава дека е роб, што во себе гледа божествени особини, или, се што од страна на луѓето е прифатено за божество, за кое прифаќаат божествени особини, кое им ги преминува граници.

Шејтанот е наречен тагут, бидејќи, тој ги повикува луѓето да им прават ибадет на создадени битија, на лажни богови. Тој, е причина е за сите видови ширк, непочитување на верските наредби, преминување на границите.

Јасновидецот/гатачот е наречен тагут, бидејќи тој тврди дека го знае гајбот. Знаењето на гајбот е особина на Аллах (џ.ш.).

Врачарот е наречен тагут, бидејќи тој тврди дека може на луѓето да им донесе корист или штета, бидејќи тврди дека може да направи нешто што постои да исчезне, дека може да направи да постои нешто што не постои. Сите овие се особини на Аллах (џ.ш.).

Тагути се наречени и камењата, дрвата, киповите, гробовите, бидејќи ибадет му се прави само на Аллах (џ.ш.).

Тагути се наречени и верските трговци, кои зборуваат во името на киповите, за да ги залутаат луѓето, бидејќи тие зборуваат без поткрепа на објава, ги залутуваат луѓето, и им даваат легалност

на киповите во името на Аллах. Аллах (џ.ш.) ги одредува границите на верата.

Тагути се наречени институциите и индивидуите кои судат меѓу луѓето, без поткрепа на исламскиот шериат, бидејќи судењето е особина на Аллах (џ.ш.).

Како што може да се види, селефиите наместо да го опишат тагутот, ги опишале тагутите на нивното време. На пример, рекле дека јасновидецот е тагут. Треба да ја разбереме причината за ова тврдење. Во спротивно, доколку прифатиме дека јасновидците се тагути, нема да разбереме дека и медиумите (луѓето што зборуваат со духови), гатачите, истерувачите на духови се исто така тагути. Јасновидецот е тагут, бидејќи тврди дека го знае гајбот и дека може да пренесува знаење од гајбот. Причината за тоа е бидејќи тој ги преминал границите, и бидејќи во себе гледа (убеден е дека има) една особина на Аллах (џ.ш.). Може да се сменат имињата, местата, стиловите, но суштината останува иста, а тоа е дека секој кој тврди дека има знаење од гајбот станува тагут.



Објаснивме дека некои заедници, кои во сваќањето на тагутот се ограничуваат на едно опишување на тагутот -како на пример само доколку не се одредува според објавеното од Аллах- тие заедници нема да можат да го отфрлат тагутот со неговото целосно значење. На пример, со еден канач со кој се имав запознаено кога зборував за тагут нему му текнуваа денешните водачи кои со ширк го

"опседнаа" исламскиот уммет, кои имаат имиња како нашите имиња, кои го зборуваат нашиот јазик. Како што продолжи нашето запознавање, забележав дека покрај водачите кои ги именуваше, тој самиот немаше отфрлено многу тагути и на кои им се правеше ибадет. Тогаш ја истражував причината за тоа, и сфатив дека опишувањето на тагутот го минимизирале, и сфатив дека живееја несвесни за многуте тагути кои не ги опфаќаше нивниот опис за тагут. Наместо нивно отфрлање, често се случуваше да ги бранат.

Од оваа причина, ние ќе имаме поинаков пристап. Ќе ги разгледаме сите ајети од Кур'ан, еден по еден, во кои е споменат терминот тагут. Ќе се обидеме да ги разбереме карактеристиките на тагутот, и заради кои особините се нарекува тагут. После, ќе се осврнеме на нештата кои денес ги содржат тие карактеристики, односно нештата кои се тагутизирани.

На овој начин, тагутот нема да го стеснуваме во одредени калапи, туку ќе се обидеме да го разбереме во најширока можна смисла. Трудот е од нас, успехот е од Аллах (џ.ш.).

## 1. Тагутот, ве влече од светлината на објавите во темнините на ќуфрот

اَللّٰهُ وَلِيُّ الَّذٖينَ اٰمَنُوا يُخْرِجُهُمْ مِنَ الظُّلُمَاتِ اِلَى النُّورِۜ وَالَّذٖينَ كَفَرُٓوا اَوْلِيَٓاؤُ۬هُمُ الطَّاغُوتُ يُخْرِجُونَهُمْ مِنَ النُّورِ اِلَى الظُّلُمَاتِۜ اُو۬لٰٓئِكَ اَصْحَابُ النَّارِۚ هُمْ فٖيهَا خَالِدُونَ

"Аллах е заштитник/пријател на оние кои веруваат. (Една манифестација на пријателството е што) ги изведува од темнина (на ќуфурот/на ширкот) на светлината (на тевхидот и иманот). Заштитник на ќафирите е тагутот. Нив од светлина (на иманот и тевхидот) ги упатува кон темнината (на ќуфурот / на ширкот). Тие се жители на огнот и таму вечно ќе останат."[12]



Имам Табери (рх), во тефсирот на ајетот вели: "Аллах е заштитник/пријател и помагач на оние кои имаат иман. Нив ги направи пријатели одредувајќи им успех и со помагањето. Нив ги изведува од темнината на ќуфрот на светлината на иманот. Пријатели на ќафирите се киповите и другите нешта на кои им се прави ибадет покрај Аллах. Нив ги водат од светлината на иманот во темнината на ќуфрот."[13]

Ибни Кесир (рх) во тефсирот дава слични објаснувања, и после вели:

"Поради тоа зборот светлина (нур) е користен во еднина. Но зборот темнини (зулумат) се користи во

12. 2/Бакара, 257
13. Погледни: Tefsiru't Taberi, 5/424-425, сура Бакара, тефсир на 257-от ајет

множина. Бидејќи хаккот е еден, додека пак ќуфрот го има во повеќе видови и сите се лажни.”[14]

Ова е првата особина на тагутот: Водење од светлината на објавата во темнините на ќуфрот. Тагутот; луѓето кои му се покоруваат, секогаш ги оддалечува од Кур'ан, Суннетот и тевхидот, кои се светлина на објавата, и ги води кон темнините на ќуфрот и ширкот.

Објавата има јасни, цврсти и просветителни учења/одредби. Се што не кани кон нешто што е надвор од одредбите на објавите е тагут. Бидејќи најправилното од се, го знае Аллах, кој е Ел-Алим. Сето тоа, што одредува нови учење, покрај објавите кои што се учењето (илмот) на Аллах, ги преминало границите против Аллах (џ.џ.), односно станало тагут.



Сега да ги погледнеме тагутизираните лица и институциите кои ги содржат овие карактеристики.

## а. Шејтан

Омер (ра), тагутот го објаснува како шејтан, бидејќи шејтанот е извор на сите зла на светот. Тој му дал збор на Аллах дека луѓето ќе ги залутува, дека луѓето ќе ги кани на патишта надвор од патот на објавата.

“(Аллах) праша: ‘Зошто не направи сеџде кога Јас ти наредив?’ Одговори: ‘Јас од него сум подобар. (Бидејќи) мене ме создаде од оган а него од земја.’ (Аллах) Рече: ‘(Веднаш) излези од таму! Не е твое во него да се величаш!

14. Погледни: Tefsîru'l Kur'âni'l Azîm, 1/524, сура Бакара, тефсир на 257-от ајет

(Веднаш) излези! (Бидејќи) ти си од најдолните.' Рече: 'дај ми време до денот кога ќе оживеат (луѓето).' (Аллах) Рече: 'Навистина ти си од оние на кои им е дадено време.' **Рече: 'Како што ме залута, така и јас ќе ги пресретнувам на твојот вистински пат (за да ги залутувам од твојот вистински пат). Ќе им пријдам и од напред и од назад и од лево и од десно. Повеќето од нив нема да ти бидат од благодарните.'** (Аллах) Рече: 'Излези од таму избркан и понижен. Навистина ќе го наполнам џехенемот со сите што ќе те прифатат тебе.' "[15]

Патот на семоќниот Аллах е единствен. Тоа е Исламот, објаснет со објавите. Другите патишта водат кон темнина. Како што научивме од Неговиот Пратеник (сав), на почетокот на секој пат има еден шејтан кој не повикува кон темни патишта/пропаст.



"Ова е мојот вистински пат. Следете го мојот пат и не следете други патишта, бидејќи ќе ве залутаат од (Аллаховиот вистински) пат. Тој тоа ви го наредува за да бидете богобојазливи."[16]

Ибни Месуд (р.а.) го пренесува следното:

"Еден ден Аллах-овиот Пратеник (сав) со раката нацрта една линија а потоа рече: 'Ова е вистинскиот пат на Аллах (џ.џ.).'

После од левата и десната страна на линијата исцрта линии и рече: 'Овие се патишта на кои има по еден шејтан кој ве поканува кон тие патишта.'

15. 7/А'раф, 12-18
16. 6/Ен'ам, 153

После Аллах-овиот Пратеник (сав) го изговори овој ајет:

‘Ова е мојот вистински пат. Следете го мојот пат и не следете други патишта, бидејќи ќе ве залутаат од (Аллаховиот вистински) пат. Тој тоа ви го наредува за да бидете богобојазливи.’[17] ”[18]

Ако внимававте, во овие ајети патот на Аллах (џ. џ.) и Неговиот Пратеник (сав) се употребуваат во еднина: се вели “Нур”, се вели “пат”. За неговата спротивност се користат зборови во множина: се вели “темнини”, се вели “патишта”. Бидејќи правилниот пат е од Аллах. Има еден извор. Поради ова е единствен. Пропаста е од шејтанот. Шејтанот е многуброен, разновиден.

## Како се излегува од темнините?

Има само еден пат за да се излезе од темнините на светлина, а тоа е покорност на објавата. Аллах (џ.џ.), за да ги избави своите робови од темнините, им објавил книги, и им испратил пратеници да им ги објаснат книгите:



“Елиф, Лам, Ра. (Ова е) Книга која ти ја објавуваме, да ги изведеш луѓето, со дозвола од нивниот Господар, од темнините кон светлина, на патот на (Аллах кој е) Ел-Азиз и Ел-Хамид.”[19]

“Тој му објавува јасни ајети на неговиот роб за да ве

17. 6/Ен’ам, 153
18. Ахмед, 4437
19. 14/Ибрахим, 1

изведе од темнините на светлина. Навистина Аллах кон вас е Ер-Рауф (сомилосен) и Ер-Рахим (милостив)."[20]

"(Ви испрати) Пратеник да ви ги чита јасните ајети на Аллах за да ги изнесе од темнините на светлина оние кои веруваат и добри дела прават. Кој ќе верува во Аллах и ќе прави добри дела ќе биде воведен во џеннетите под кои реки течат каде вечно ќе останат. Аллах навистина нему му даде најубав р'зк."[21]

**Кога Адем (а.с.) беше изваден од рајот и спуштен на земјата, ова беше првото правило што го слушна:**

"Рече: 'Слезете од таму (на светот) како меѓусебни душмани. Од Мене ќе ви дојде патоказ/упатување за вистинскиот пат. Кој ќе го прифати мојот патоказ/упатување нема да залута и нема да биде несреќен. Кој ќе сврти лице од моите објави (Книгите кои ќе ги испратам), за него навистина има тежок живот и на денот на кијаметот слеп ќе го оживееме.' "[22]

**Кој ќе го следи упатувањето -објавата и пратеникот- од Аллах (џ.ш.), нема да залута и нема да биде несреќен. Оние кои ќе ги следат стапките на шејтанот, кои ќе свртат грб на објавата, ќе залутаат по различни патишта, и тие ќе бидат залутани и несреќни.**



20. 57/Хадид, 9
21. 65/Талак, 11
22. 20/Та-ха, 123-124

## Внимавајте на човеколиките шејтани!

Го знаме шејтанот/иблис, кој е создаден од оган, кој е невидлив за нас, кој може да влее весвесе (сомнеж/мисли) кај човекот. Покрај него има пошејтанисани луѓе. Тие се човеколики шејтани:

"На секој пејгамбер му ги одредивме за душмани луѓето и џиновите кои се шејтани. Некои за да ги измамат другите користеа пофални зборови. Ако сакаше твојот Господар тоа немаше да можат да го направат. (Затоа) остави ги со нивните измислени обвинувања."[23]

Човеколиките шејтани; живеат меѓу нас, зборуваат како нас, личат на нас. Имаат иста задача како џинни (демонски) шејтаните. Тие ги канат луѓето на патишта кои се различни од патот на објавата, и го украсуваат празноверието. Тие можат да бидат на телевизија, во весниците, минберите (местата за проповедање/кажување вас во џамија).

За да можете да ги препознаете овие тагути и за да ги избегнувате, треба многу често да се изговара објавата, и детално да се проучи суннетот/животот на Аллах-овиот Пратеник (сав). Оној кој го спознал правилното, многу лесно може да го препознае празноверието. Бидејќи правилното е само едно, лесно е, разбирливо е, јасно е, тоа е просветлување. Она што не е во склад со тоа, што и да е видливото/надворешното, сето тоа е празноверие, темнина, неразбирливост. Она што кани на тоа, е човеколик

23. 6/Ен'ам, 112

или џинни (демонски) шејтан, тагут, кој всушност ги кани луѓето од светлината на објавата кон темнината на ќуфрот.

### б. Каначите на Демократија (Политичките Партии)

Кај Аллах (џ.џ.) има само еден вид на владеење/управување: Исламско владеење/управување во кое сите луѓе му се покоруваат/предаваат Нему (џ.џ.), се покоруваат на Неговите (џ.џ.) одредби и владеењето/управувањето безусловно му го предаваат на Аллах (џ.џ.).

Уставот на ова владеење/управување е Кур'ан и суннетот на Неговиот Пратеник (сав):

“Знајте добро, само Тој создава и наредува. Колку е семоќен Аллах Господарот на световите.”[24]



“Еј верници! Бидете му покорни на Аллах, бидете му покорни и на Пејгамберот, и бидете им покорни на оние од вас кои се (Муслим-и/напуштајќи го ширкот со тевхид упатени кон Аллах) водачи. Ако верувате во Аллах и денот на ахиретот, кога меѓу вас ќе настане недоразбирање, побарајте одговор од Аллах и Пратеникот. Тоа е подобро и има поубави последици.”[25]

Нашиот Господар (џ.џ.) вака одредил, ова е правилниот пат и правилната вера:

“Само Аллах одлучува. Тој ви нареди освен Нему на

24. 7/ А'раф, 54
25. 4/Ниса, 59

друг да не му робувате/да не му правите ибадет. Ова е вистинската вера, но повеќето од луѓето не знаат."[26]

Низ историјата, се појавиле водачи кои не го прифатиле Неговото владеење, противејќи се само Аллах (џ.џ.) да биде единствен бог и господар, тие го воспоставиле своето владеење.

Фараонот е еден од нив. Тој знаејќи дека владеењето значи божественост и господарство, отворено ја објавил својата божественост и господарство.

"Фараонот рече: 'Еј достоинственици! За вас, не знам друг бог освен мене.' "[27]

"Рече: 'Јас сум вашиот највелик Господар!' "[28]

Се разбира, неговата каста (општествен слој) не била божествена, господарска во можноста да создава, да дава р'ск, да создаде нешто што не постои. Тој исто така бил човек кој бил создаден, и кој бил смртник. Неговата објава за неговата божественост и господарство се однесувала за владеењето, однесувањето, носењето закони, авторитетот.

Денес има демократија, која не го прифаќа владеењето на Аллах (џ.џ.), и спротивно на објавата во која е наведено дека "Власта му припаѓа само на Аллах", демократијата тврди дека "власта безусловно/неприкосновено му припаѓа на народот".

Демократите не повикуваат да не веруваме во

26. 12/Јусуф, 40
27. 28/Касас, 38
28. 79/Назиат, 24

исламското владеење од објавата, туку да веруваме во владеењето на народот/мнозинството.

Со овие постапки тие ги преминуваат границите против Аллах (џ.џ.) и стануваат тагути.[29]

### В. Институциите за образование кои се спротивни на исламскиот метод

Објавата има едно сваќање за образованието. Според ова сваќање, образованието треба да го возвишува Аллах и да почнува само со спомнување на Неговото (џ.џ.) име.

"Читај во името на твојот Господар кој создава!"[30]

Неговото значење е следно: Ова образование легитимноста ја зема од Аллах. Треба да образува за она што од Него (џ.џ.) е прифатено како правилно, за она што Тој (џ.џ.) го дозволил, нештата кои Тој (џ.џ.) ги прифаќа со одобрување.



Целта на образованието е да се биде Раббани.[31]

"... научивте и поучувавте од Книгата, па бидете Раббани (искрени и постојани служители на Аллаховата вера)."[32]

Раббани е оној кој е приврзан на Господарот, кој му се заветил Нему(џ.џ.), кој го прифаќа Неговиот (џ.џ.) воспитен метод, кој има големи знаења од верата и кој луѓето ги образува за верата.

29. За подетално објаснување прочитајте го посебниот број на списанието "Tevhid Dergisi", насловено како "Hâkimiyet"

30. 96/Алак, 1

31. Личност која му се посветила на Аллах и се приврзала себеси кон Аллах

32. 3/Ал-и Имран, 79

Исламското образование е изградено на три основи: Првин ќе се научи иманот, после Кур'ан, после суннаетот.

Од Џундуб ибни Абдуллах (рх) пренесено е следното:

"Ние бевме младина која беше заедно со Аллаховиот Пратеник (сав). Пред да го научиме Кур'ан, првин го научивме иманот, После го научивме Кур'ан. Кога го научивме Кур'ан со тоа иманот ни се зголеми."[33]

Од Хузејфе (ра) пренесено е следното:

"... Аллаховиот Пратеник (сав) не извести дека еманетот, се спушта во срцата на оние кои се правилни. После учеа знаење од Кур'ан, после од суннетот ..."[34]

Значи, ќе речеме: една образовна институција која не започнува со името на Аллах, чија целта не е воспитување на Раббани, која луѓето не ги образува за иман/тевхид, Кур'ан и Суннет, таа институција не може да биде исламска образовна институција. Доколку образовната институцијата ги брише принципите на објавата, доколку оформила сваќање за образованито надвор од објавата, доколку ги повикува луѓето на ширк, на нешта надвор од Книгата и суннетот, тогаш тоа е тагутска институција која ги преминала границите.

Како пример ќе ги наведеме официјалните образовни институции:

33. İbni Mace, 61
34. Бухари, 6497; Муслим, 143

Закон за национално образование (член 2): "Главната цел на турското национално образование е: сите припадници на турската нација, да ги прифатат принципите и реформите на Ататурк и припрзаност кон патриотизмот на Ататурк дефиниран во Уставот, да ги прифатат вредностите на Турската нација за поведение и хуманост, нејзините духовните и културни вредности, нивно зачувување и развој, да ги сакаат своето семејство, државата и нацијата и постојано да работат на нивно издигнување, да ги знаат задачите и одговорностите кон човековите права и Турција која е демократска, секуларна и социјална правна држава врз основа на основните принципи, наведени на почетокот на Уставот..."



Како што може да се согледа, училиштата поврзани со системот отворено објаснуваат зошто се формирани, со што во училиштата се применува практика со таа цел.

Покрај предавањето математика, природни науки, турски јазик, нивната цел е учениците да ја прифатат официјалната идеологија, да ги воспитуваат децата според кемалистичката идеологија. Како што исламот со образованието сака учениците да станат мумини, мувахиди, Раббани, исто така и неисламските режими сакаат да образуваат поколенија кои ќе бидат приврзани на нивната идеологија.

Несфатливо е, како луѓето во име на исламот, ги

фрлаат своите деца во овој оган. Чистиот ф'трат им го валкаат со ширк, ќуфур и раздор.[35]

## Г. Министерството за религија

Секоја институција која луѓето ги повикува од светлината на откровението кон темнините куфрот, ширкот е тагутска институција. Нака не ве залажува ако некои од тие институции имаат назив Вера, Верска заедница и ако повикуваат на ислам.

Како што се знае, Министерството за религија на Турција е еден проект на републиката. Во состојба кога биле забранети Кур'ан, арапскиот јазик, езанот, образованието во медреси, дури и исламскиот стил на облекување, формирањето на Министерството за религија од страна на кадрите на републиката не тера да се замислиме. Концепцијата која започнала војна кон се што е исламско, зошто воопшто би формирала едно Министерство за религија? Систем формиран на темелите на секуларизмот, наместо да ја одвои државата од религијата, зошто би формирал Министерството за религија поврзана на државата? Одговорот на ова прашање одговор, наместо ние, нака го дадат кадрите кои ја формирале Републиката и Министерството за религија:

Ахмет Хамди Башар, кој бил советник на Ататурк, вели:

35. За повеќе информации погледнете во нашата книга "Tağuta Kulluğun Modern Mabedleri, Tevhid Basım yayın".

“Кај нас, верата не треба да ја исфрлиме од народот (општеството), напротив, потребно е да постои потчинета на наредбите на реформите. Нема да ја постигнеме нашата цел со уривање и напуштање на џамиите и со нивно претварање во народни домови. Можеме на народот кој секогаш се собира во џамиите, од таму да им ја пренесуваме нашата идеологија, да ги претвориме во модерни народни домови; верските службеници (алимите) да ги отстраниме, да ги зазбориме сите во името на верата и светот.”[36]

Значи целта била, верата да и служи на државата и џамиите да се користат како народни домови за пропаганда.



Али Бардакоглу, еден од претседателите на Верската заедница, во една репортажа вели:

“Верската заедница е уставна институција формирана како еден темелен проект на Републиката… Задачата која Уставот ни ја даде е јасна. Ги водиме нашите работи согласно основните принципи на нашата Република, секуларизмот, без никакво недоразбирање кон покојниот Ататурк, врз основа на правилното знаење на нашата религија кое што е усвоено со заедничка општествена согласност и земајќи ги во предвид новитетите на современиот свет.”[37]



36. Atatürk’le Üç Ay ve 1930’dan Sonra Türkiye, стр. 47

37. https://www.yenisafak.com/roportaj/bardakoglu-din-hicbir-iliskiye-maledilmemeli-13514 (E.T: 24.03.2022)

Верската заедница е уставна институција која е формирана за да им даде легитимност на принципите и реформите на Ататурк, и која нема недоразбирања со тие принципи и реформи.

Една од нејзините основни цели е да се спречи слепо прифаќање на верата, и религијата да служи како духовна дисциплина за општеството.[38]

Точно така, Верската заедница е еден проект. Џамиите се проекти. Минберите се користат за да ги успијат луѓето со верата и за да му дадат религиозен легитимитет на системот.

Реалноста е дека денешното општество кое се поканува на тевхид, со закани се спротиставува на поканата кон тевхид. Главната причина за тоа се размислувањата од типот: "Со години одам во џамија но овие зборови никогаш не сум ги слушнал од оџата". Причината за создавањето на човекот и тевхидот, кој е страв за празноверните режими, со голема мајсторија е сокриена, така да човечките заедници тевхидот го гледаат како една опасност која што е залутаност од верата. Меѓу општествата кои ги формирале верските заедници и поканата кон тевхид се создаваат преградни ѕидови.

Празноверните луѓе си ја вршат должноста. Преминувајќи ги границите против Аллах (џ.џ.), со

38. Погледни: Anayasa Mahkemesi, Esas no 1970/53, Karar sayısı 1971/76, 21/10/1971

проектот “Вера против верата”, ги отргнуваат/залутуваат луѓето од патот на Аллах.

Мувахидите треба да отвараат месциди во кои ќе се споменува името на Аллах, Неговото (џ.џ.) обединување, отфрлањето на тагутите и учењето на тевхидот, кое што е основниот проблем на верата, и да се држат настрана од џамиите кои денес се претворија во месцид-и дирар.[39]

## д. Телевизија/Интернет/Дигитални Екрани

Веднаш да напоменеме дека средствата за комуникација како телевизијата/интернетот не се забранети. Тие, доколку се користат за корисни работи, и служење на верата, можат да бидат многу корисни. Има многу места каде што се користат. Нашата тема е да разгледаме, како денес се користат телевизијата/интернетот.



Во светлината на објавата, секој татко е одговорен за своите луѓе. Тој е должен да им даде исламско воспитување, должен е да ги образува на начин на кој ќе биде задоволен Аллах (џ.џ.). Во денешно време, од непознати причини, татковците на кои им била одредена оваа одгворност од Аллах (џ.џ.), оваа одговорност им ја предале на дигиталните екрани, кои се едни од киповите на овој век и кои се користат од страна на душманите на Аллах за дегенерирање. Овие екрани, во кои скоро сите емисии им се полни

39. месцид-и дирар е џамија која лицемерите ја изградиле во Медина за да им наштетат на муслиманите, која потоа била срушена од Аллаховиот Пратеник

со омраза кон исламот, се поставуваат на главните места во куќите, може да се рече се прифатени како “команданти“ кои го одредуваат правецот на животот, и што е најважно тие ги образуваат децата. Наутро, со самото будење, прво тие се вклучуваат. Денот, наместо да почне со “Бесмеле“, почнува со екраните, како тие да даваат берекет за куќата. Луѓето ги организраат своите животи според нивните програми. Намазот има каза, но филмот нема каза, и не смее да се пропушти. Гости се примаат во ден кога ги нема сериите кои создаваат зависност. Исти филмови и серии се прегледуваат безброј пати. Многу често во една куќа има зависници од два телевизиски канали, поради што се купува уште еден телевизор за да се одбегне кавгата. Но нема проблем ако двајца браќа се лути со месеци, или ако родителите не разговараат со децата.

Многу е интересно тоа што мајките и татковците со кои разговарав убедени се дека дигиталните екрани немаат никакво влијание на децата. Со оглед на тоа што го знаеме проблемот, дијагнозата е направена, сигурни сме дека болеста е смртоносна, поради тоа и терапијата е едноставна. Но сепак не се превзема ништо. Причината за незаинтересираноста, и покрај знаењето на изворот на проблемот, повторно е дигиталната зависност. Децата за пример ги земаат своите мајки и татковци кои исто така се зависници од дигиталните екрани.

**Но, што прават овие екрани за да се појават смртоносни болести?**

**• Придонесуваат да се заборави причината за нашето создавање, и луѓето ги измамуваат на играње и забава.**

“Од луѓето има такви кои купуваат празен збор за да ги залутуваат луѓето од патот на Аллах и (Неговите ајети) ги користат како тема за забава. За нив има понижувачко патење.”[40]

“Навистина ќафирите го трошат својот имот за да одвраќаат од патот на Аллах. Трошат… после тоа трошење ќе се претвори во жалење (кое ќе им ги гори срцата), после ќе бидат победени. Ќафирите ќе бидат собрани и протерани во џехеннем.”[41]



**• Дење ноќе, без запирање, поставуваат стапици за да ги повикуваат луѓето кон ќуфр и ширк.**

**Еве еден приказ од кијаметот! Се расправаат, безмоќните заедници со залутувачките угнетувачи:**

“ ‘Не беше така’ ќе им речат угнетуваните на угнетувачите: ‘Напротив вие дење ноќе ни правевте измами… (Бидејќи) вие ни наредувавте да бидеме против Аллах и нему да му припишуваме содружници.’ Кога ќе ја видат казната во себе ќе го кријат своето каење. Ние на вратовите на ќафирите/неверниците ќе им ставиме железни алки/синџири. Зар ќе бидат казнети поинаку за тоа што го правеа?”[42]

40. 31/Локман, 6
41. 8/ Енфал, 36
42. 34/Себе’, 33

**на правилниот пат ги нарекол мумини, а залутаните ги нарекол ќафири:**

"... Некои од нив Аллах ги упати а некои од нив се залутани. Патувајте по Земјата и видете каков беше крајот на оние кои што неверуваа/порекнуваа."[91]

**Поделбата на луѓето на добри и зли, е дело со кое се бара задоволството на Алах (џ.џ.). Мумините се чисти, ќафирите се нечисти. Поради тоа, овие две групи мора да бидат разделени:**

"Ова е за Аллах да го одвои валканото од чистото (муминот/верникот и ќафирот/неверникот, потрошеното на патот на Аллах од потрошеното на празно), сето валкано натрупано едно врз друго да го фрли во џехеннем. Овие ќе бидат разочараните губитници."[92]



"Зарем можеме да ги изедначиме верниците со виновните грешници? Што се случува со вас, како одлучувате?"[93]

"Не можат да бидат исто жителите на огнот и жителите на џеннет. Жителите на џеннет ќе бидат спасени."[94]

**Како што може да се забележи, Аллах (џ.џ.) ги одвоил доброто и лошото, муминот и ќафирот, жителите на џеннет и жителите на џехеннем. На оние кои не ги одвојуваат им приговара "Што се случува со вас, како одлучувате?".**

91. 16/Нахл, 36
92. 8/Енфал, 37
93. 68/Калем, 35-36
94. 59/Хашр, 20

Последниот збор на оваа тема да му го дадеме на Сејјид Кутуб (рх), и да ја затвориме оваа тема.

“Вака ги објаснуваме ајетите за да биде очигледен патот на грешниците.”[95]

Сејјид Кутуб (рх) во тефсирот на овој ајет, вака вели:

“Многу интересно нешто… Ова, ни ја предочува стратегијата на методот на Кур’ан со која постапувањето е со верба и верување. Несомнено, овој метод нема за цел да се разјасни и предочи вистината за да биде јасно определен патот само на правилните мумини. Покрај тоа, го разјаснува и предочува празноверието за да биде јасно определен патот на залутаните грешници. Бидејќи, задолжително е јасно одредување на патот на грешниците, за да биде јасно одреден патот на мумините. Ова правило, е дефинирачка линија со која се одредуваат раздвоените патишта. Задолжително е разјаснување на ќуфрот, лошото и грешниците за да се разјасни иманот, хајрот и добрината. Јасното разјаснување на патот на грешниците со ајетите е една од целите на објаснувањето на божественото. Бидејќи секоја црна точка и сомнеж кои ја опишуваат положбата и патиштата на грешниците, се одразува на описот на положбата и патиштата на мумините. Бидејќи тие се спротивности како два листа кои се оден спроти друг, два сосема спротивни патишта.



95. 6/Ен’ам, 55

Поради тоа неизбежно е боите и линиите да излезат на виделина.

Поради тоа, секое исламско движење треба да започне со јасно разделување на патот на мумините и патот на грешниците. Треба да започне со дефинирање на патот на мумините и патот на грешниците, како и со разделување на посебните особини на мумините и посебните особини на грешниците. Но тоа идентификување треба да се базира на тоа што го гледаме во реалниот свет, а не во светот на теориите и во апстрактниот свет… На овој начин, каначите кон исламот треба да ги идентификуваат различните патишта на мумините и грешниците, по определувањето на патот на мумините, методот на дејствување и особините на мумините и определувањето на патот на грешниците, методот на дејствување и особините на грешниците, како знаци и линии кои не можат да се поклопат, со што многу јасно ќе се раздвојат патиштата на мумините и грешниците, по извршеното идентификување и разделувањето на мумините и грешниците, каначите во ислам ќе знаат кои од луѓето од нивната околина се грешни мушрици.



Секогаш кога Исламот се соочувал со вера која содржи ширк, политеизам, атеизам (непризнавање на Аллах) или други уварувања кои произлегле од претходните вери кои биле изобличени од луѓето… Да, секогаш кога исламот се соочувал со овие групи

и движења, патот на исправните мумини и патот на ќафирите и грешните мушрици многу јасно биле дефинирани. Не постоела можност да се измешаат.

Денешните исламски движења се соочуваат со тешкотија, која не е ниедна од овие. Проблемот е очигледен во државите кои беа дом на Исламот, кај народите чии потомци беа муслимани, каде владееше Аллаховата вера и во кои се судеше според Неговиот (џ.џ.) шериат. Овие држави и народи го оддалечија вистинскиот Ислам од животот и само како име го декларираат. Според верувањето тврдат дека се припадници на исламот, но во реалноста ги отфрлаат принципите на исламот. Бидејќи Ислам е сведочење дека нема друг бог освен Аллах. Сведочењето дека нема друг бог освен Аллах, опфаќа верување дека семоќниот Аллах е единствен создавач на целиот универзум кој ги управува сите работи во него, дека само за Него ќе бидат сите однесувања на робовите во вид на ибадет, сите активности во животот ќе бидат за Него, робовите само од Него ќе ги добиваат законите, своите животи ќе ги водат само според Неговите одредби. Оној кој, во оваа смисла, не посведочи дека нема друг бог освен Аллах, значи дека никогаш не изговорил шехадет и не го прифатил Исламот. Како и да се вика, каква титула и да има, од кој сој и да е… Во која област -во ова значење- доколку вистински во реалното значење не посведочи дека нема друг бог освен Аллах, тоа

значи дека никогаш не ја прифатил верата на Аллах и никогаш не влегол во Исламот.

Денес на светов има народи кои имаат муслимански имиња, кои потекнуваат од сој на муслимани. Има и голем број држави кои некогаш беа дом на Исламот. Сепак овие народи, во денешницата -во оваа објаснета смисла- не посведочуваат дека нема друг бог освен Аллах, и овие држави во вистинска смисла не ја прифаќаат за вера верата на Аллах…

Еве ова е големата тешкотија со која се соочуваат вистинските исламски движења во овие држави со овие народи. Најголемата тешкотија со која се соочуваат овие движења, од една страна е принципот 'Нема друг бог освен Аллах' и околината со исламско сваќање, а од друга страна незнаењето, затвореноста и конфузијата кои преовладуваат во околините со сваќања на ширк и џахилијет.



Овие движења се соочуваат со најголема тешкотија поради тоа што патот на исправните верници и патот на грешните мушрици не е јасно определен. Со мешањето на знаците и особините, имањето исти називи и особини, владее една збунетост која што е толку голема што не може да се избере точката на раздвојување.

Душманите на исламските движења се свесни за ова и тие постојано се трудат да ја зголемат и да ја продлабочат конфузијата. Многу се трудат да настане

мешаница. Така да поради отвореното искажување на вистинскиот збор луѓето се соочуваат со обвиненија, со врзани раце и нозе. За обвинението 'на Муслиманите им изјавуват текфир.' … пресудувањето на тема Ислам и куфр, се прави според адетите и традициите на луѓето, а не според зборовите на семоќниот Аллах и Неговиот Пратеник -салават и селам на него- …

Еве ова е најголемата тешкотија. Ова е пречка која секоја генерација каначи на ислам, мора да ја надминат.

Каначите кои луѓето ги канат на патот на Аллах, во кажувањето на вистинскиот и конечниот збор не треба да се договараат, улизуваат, да не можат да го довршат тоа што го почнале. Во себе не смеат да чувствуваат страв и нервоза. Не треба да бидат чувствителни на оние кои ги осудуваат поради канењето или од врескањето 'Видете, им изјавуваат текфир на Муслиманите.' "[96]



## Г. Вечна омраза и вечно непријателство

"… Меѓу нас и вас се создаде вечно непријателство и вечна омраза се додека не поверувате во (единствениот Бог) Аллах."[97]

После, луѓето на тевхидот, против нив ќе имаат вечна омраза и непријателство. Во ајетот, оригинално се користи арапскиот збор "беда". Тоа има значење на разјаснување и укажување. Повторно, ајетот ја одделил омразата и непријателството. Бидејќи

96. Fî Zılâl-il Kur'ân, 5/231-236, сура Ен-ам, тефсир на 55-от ајет
97. 60/Мумтехине, 4

додека омразата е во срцето, непријателството е јасна постапка. Мувахидот нема да се задоволи само со омраза и непријателство во срцето, истовремено кон нив ќе покаже отворено непријателство.

Причината за оваа омраза и непријателство, не се световни или лични причини. Причините се само заради иманот и ќуфрот. Се додека мушриците, не поверуваат во единствениот Аллах (џ.џ.), се додека не му припишуваат содружници…

Бидејќи тевхид значи дека сите чувства во срцето, сите постапки и изразувања треба да бидат само за управување кон Аллах и треба да бидат само за Аллах (џ.џ.).

За сакањето и омразата, пријателството и непријателството на луѓето мумини од тевхид, одлучува Аллах (џ.џ.).



Негов пријател е Аллах (џ.џ.), Неговиот Пратеник (џ.џ.) и мумините. Душмани му се тагутот и робовите на тагутот.

Доколку тие престанат со ширкот, и со тевхид се управат кон Аллах, ќе бидат браќа на мумините. Дури и ако убиле стотици мумини, ги изгониле од нивните земји, и ако ги измачувале на различни начини… Во неговата тетратка нема чувство на пресметка за минатото и лична одмазда. Во неговото срце се оние кои со тевхид му се предаваат на Аллах и оние кои Нему (џ.џ.) му припишуваат содружници…

## 2. Активната борба на Ибрахим со тагутот

Ибрахим (а.с.), покрај борбата со зборови се борел и активно против тагутите:

“Освен најголемиот, сите кипови ги искрши. Можеби ќе го прашаат (големиот кип што се случило) …”[98]

Тагутот, од исламска перспектива, е најголем негатор на Аллах. Како и секој негатор, треба да се уништи, да се избрише од светот.

Од Ебу Саид Ел-Худри се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

“… Кој од вас забележи нешто неприфатливо нека го смени со рака, ако за тоа нема сила, нека го смени со јазик, ако ни со тоа не успее, со срце (нека го мрази). Ама ова е најслабиот облик на иманот.”[99]



Одстранувањето на тагутот со рака е џихад, врвот на исламот. Кога мумините го достигнуваат врвот на силите, доколку живеат во исламски санџак со исламско раководство, за нив џихадот е фарз.

Целта на исламскиот џихад е да го спаси човештвото од робувањето на човек (односно од тагутот) и да го направи роб единствено на Аллах (џ.џ.). Оваа света обврска ќе се продолжи се додека во цел свет не се прифати верата на Аллах, и се додека на светот нема да има немир.

98. 21/ Енбија, 58
99. Муслим, 49

"Борите се против нив се додека немирот/ширкот не исчезне и верата/авторитетот припаѓа на Аллах. Доколку престанат со нивните дела, непријателство има само против насилниците."[100]

Мумините, кога немаат исламски санџак и исламско раководство -како што е денес- се борат против тагутот со јазикот. Ги изјавуваат одредбите на Аллах (џ.џ.) за тагутот, го просветлуваат општеството, против тагутот и безбожното уредување водат џихад со јазикот.

Оној кој нема сила ни за ова, го мрази во срцето. Ова е важно, иако е најслаб вид на иманот. Бидејќи оние кои против тагутот не се борат со раце и зборови, со време може да го прифатат мислењето на мнозинството и да почнат да го сакаат тагутот, и можат да станат нечуствителни кон него. Ваква состојба е пропаст за иманот. Како што ќе објасниме понатаму,[101] сакањето на тагутот е еден од елементите кои го расипуваат изјавеното "Лаилахеиллаллах". Врз основа на ова, оној кој ништо не може да направи, има обврска да го мрази.

### В. Оние кои имаат верба (иман) во тагутот

Еден човек, или ќе има иман во Аллах и ќе го отфрли тагутот, или ќе има иман во тагутот и ќе го отфрли Аллах (џ.џ.). Не може да има средина:

"Не ги виде ли оние на кои им е даден дел (знаење) од Книгата? Тие во богохулниците и тагутот веруваат и за

100. 2/Бакара, 193
101. Погледни стр .170, Омраза на душманите на овој збор

ќафирите/неверниците велат: ‘Овие се на поисправен пат од верниците.’ ”[102]

Секој кој не го отфрла тагутот и зазема место во неговите редови, има иман во тагутот. Тие нема потреба да изговорат “Јас поверував во тагутот.”. Оној кој не го отфрла тагутот, без разлика каква причина ќе наведе, според шеријатот тој има иман во тагутот. Бидејќи ајетот беше објавен за достоинствениците и алимите на Ехл-и Китаб. Тие никогаш нема да го прифатат обвинувањето дека веруваaат во тагутот. Сепак, со оглед на тоа што тие со постапките не го отфрлаат тагутот, исламот нив ги обвинува дека имаат иман во тагутот.

Горенаведениот ајет ја открива непроменливата особина на оние кои имаат иман во тагутот. Таа особина е видлива со тоа што тие ги претпочитаат ќафирите пред мумините, и веруваат дека ќафирите се на поисправен пат од мумините.



Претпочитањето на патот на ќафирите наместо патот на мумините, давањето првенство на нивните маки наместо на маките на мумините, претпочитањето на нивниот метод наместо методот на мумините, се само различни манифестации на иманот во тагутот.

Човек кој ќе го напушти методот кој за мумините го има исцртано Аллах (џ.џ.), кој се бори со методи

102. 4/Ниса, 51

увезени од западот, како што се демократски избори, либерални организации, и доколку за тоа рече дека тоа е "исламска борба" тоа јасно покажува дека тој има иман во тагутот.

## II. Изговарање на овој збор врз основа на знаење

Знаењето, е еден од условите на Келиме-и Тевхид. Имено оној кој ќе го изговори овој збор, треба да знае што отфрла и што прифаќа.

فَاعْلَمْ اَنَّهُ لَٓا اِلٰهَ اِلَّا اللّٰهُ

"Знај дека навистина нема друг бог (што има право на ибадет) освен Аллах."[103]

Во ајетот, Аллах (џ.ш.) сака Неговиот Пратеник да го изговори Келиме-и Тевхид со знаење и разбирање. "Знај дека нема друг бог освен Аллах". Од овој ајет можеме да разбереме дека: изговарањето на овој збор со знаење е еден од условите на "Лаилахеиллаллах".



Од Осман (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

مَنْ مَاتَ وَهُوَ يَعْلَمُ أَنَّهُ لَا اِلٰهَ إِلَّا اللّٰهُ دَخَلَ الْجَنَّةَ

"Кој ќе умре знаејќи (секогаш) дека нема нема друг бог освен Аллах, ќе влезе во џеннет."[104]

103. 47/Мухаммед, 19
104. Муслим, 26

За да биде прифатено изговарањето на Келиме-и Тевхид, на светот и ахирет, и за да му биде од корист на оној кој ќе го изговори, треба да биде изговорено со знаење.

Човек нема одговорност/поврзаност со збор кој ќе го каже без да го знае неговото значење. На пример, ако некој се ожени со жена чиј јазик не го знае, и доколку некои од околината го научат да го изговара зборот "Се разведов од тебе." и ако му речат: "Кажи и го ова на сопругата бидејќи има убаво значење.", и доколку тој на сопругата повеќе пати и рече "Се разведов од тебе.", и доколку жената оди кај шериатскиот кадија на кој ќе му рече "сопругот се разведе од мене", сите знаеме дека кадијата нив нема да ги разведе. Бидејќи човекот не е свесен што изговорил. Без да се знае значењето на овој збор, тој нема да биде прифатен ни на светов ни на ахирет. Исто е со "Лаилахеиллаллах". Доколку се изговори без знаење на неговото значење, оној кој ќе го изговори нема да има корист од изговореното.



## А. Келиме-и Шехадет укажува на условот на знаење

Ние прифаќајќи ја верата Ислам, изговараме Келиме-и Шехадет: "Сведочам дека нема друг бог (кој има право на ибадет) освен Аллах. Сведочам дека Мухаммед е Негов роб и пратеник." Аллах (џ.џ.) ги избрал зборовите за сведочење. Тоа има една посебна причина. Во арапскиот речник, сведочење

произлегува од коренот на “ше-хи-де”. Овој корен има три значења: да се биде подготвен,да се има знаење и да се изјави/прогласи.[105]

Ако еден човек сведочи за нешто треба да знае за што сведочи, треба да биде подготвен. Треба да види со очите, треба да има знаење за случајот. После, за ова знаење треба да ги извести другите, да ги информира. Доколку некој сведочи за нешто за што не го знае, тој лажно посведочил.

Оној кој сведочи за божественоста на Аллах (џ.џ.), знае за што посведочил, ако посведочи врз основа на виденото со очите, сведочењето му се прифаќа, во спротивно неговото сведочење ќе биде лажно сведочење.



Семоќниот Аллах сака робовите со знаење да посведочат за хаккот:

“Оние на кои се молат, покрај Него, не се овластени да посредуваат. Освен **оние кои знаејќи ја вистината сведочат за неа.”**[106]

Лажните/празноверни богови на кои им се молат мушриците, не се овластени да посредуваат. Оние на кои ќе им се даде хакк за посредување, се оние кои знаејќи сведочат за хакк.

Но како некој знаејќи сведочи за хакк?

“Доколку сведочат со остроумност (претпазливост) и знаење…”[107]

105. Погледни: Mu'cemu Mekâyîsi'l Luğa, 3/221, делот “ş-h-d”
106. 43/Зухруф, 86
107. Tefsîru'l Kur'âni'l Azîm, 7/223, сура Зухруф, тефсирот на 86-ти ајет

“Доколку верува само во единствениот Аллах, со знаење и сигурност...”[108]

## Б. Знаењето на тевхидот е вродено

Семоќниот Аллах пред да ги создаде своите робови, додека се само души, од нив добил ветување за тевхид:

“(Незаборавај!) на денот на кијаметот за да не речете ‘Ние не знаевме за ова’, кога твојот Господар од ‘рбетите на Адемовите синови го изведе нивното потомство и побара од нив да посведочат против себе: Ги праша: ‘Зар не сум Јас вашиот Господар?’. Тие одговараа: ‘Да! (Ти си нашиот Господар!) сведочиме.’ (Ова е) за да не речете на денот на кијаметот: ‘Ние за ова ништо не знаевме.’. Или да не речете: Нашите татковци беа многубожци. Ние сме поколение после нив (кои го следеа нивното верување). Зар ќе не казниш за тоа што го правеа грешниците/лажговците?’.”[109]



Овој ајет го нарекуваме ајетот на ветувањето. Причината поради која, од луѓето пред нивното создавање, е земено ова ветување е за да не се оправдуваат. Аллах (џ.џ.) има земено ветување од луѓето пред нивното создавање, за на денот на кијаметот да не се оправдуваат со зборови како “Ние не знаевме за ова” или “Ние правевме како нашите предци.”

Семоќниот Аллах, ова знаење како ф’трат го има сместено во човековата личност. Секој човек доаѓа на светот со ф’трат за обединувањето на Аллах (џ.џ.), дека саму Нему (џ.џ.) треба да му се прави ибадет, и

108. TTefsîru’t Taberî, 21/655, сура Зухруф, тефсирот на 86-ти ајет
109. 7/ А’раф, 172-173

дека Нему не треба да му се припишува ништо за содружник:

"Насочи го лицето (како муваххид кој не му припишува ништо за содружник на Аллах) како ханиф кон верата. (Усогласи се на) ф'тратот со кој Аллах ги создаде луѓето. Аллах-овото создавање не може да се смени. (Сите се создадени со ф'трат на тевхид) Ова е вистинската вера, но повеќето од луѓето тоа не го знаат."[110]

Луѓето ова ветување и знаењето во ф'тратот не го паметат поради незаинтересираност и бидејќи не размислуваат. Секој човек со ф'тратот и со памет знае дека некој кој му прави добро ја заслужува неговата благодарност. Да не се заблагодарува или благодарноста да му ја упатува на друг е неблагодарност. За да се знае ова нема потреба од посебни знаења, образование, учител. Ако создавач е Аллах, тогаш треба само Нему (џ.џ.) да му се прават ибадети, да не им се прават на битија надвор од Него.



Секој човек со ф'тратот знае дека, сопственикот со својот имот може да управува како што сака. Поради тоа, без негова дозвола, управување со нешто што му припаѓа на друг е узурпирање, зулум, неправда. За ова знаење не треба да се има посебно образование или учител. Ако небото и земјата се имот на Аллах -ова го прифаќа секој мушрик-авторитетот, владеењето, овластувањето на имотот му припаѓа на Аллах. Поради тоа, оие кои носат

110. 30/Рум, 30

закони спротивни на законите на Аллах (џ.џ.), вршат узурпирање на овластувањето, прават зулум.

На ова мислиме кога велиме дека знаењето на тевхидот е вродено. Човекот за да го разбере ова треба да размисли, да се загрижи, да се заинтересира. Раздобјето од преку 600 години, од кога не е дојден пејгамбер, е причина некои луѓе да го најдат тевхидот, да бидат ханифи мувахвиди, да го бараат знаењето од ф'тратот. Тие загрижено размислувајќи го живеат тевхидот. Оние кои ја следат верата на предците, кои не го користат мозокот, кои не го слушаат гласот на совеста, следејќи го патот на нивните татковци, прават ширк односно припишуваат содружници на Аллах (џ.џ.):

Од Абдуллах ибни Омер (ра) се пренесува следното:

"...Зејд бин Амр бин Нуфејл ги посрамотил Курејшлиите (поради нивното колење курбан на идоли) велејќи им: 'Овцата е создадена од Аллах, вода од небото и спушта Аллах, (за да се храни) на земјата (Аллах одреди да) расте трева... покрај сето тоа вие овцата ја колете во име на други..."[111]

Колку отворен и јасен доказ! Овцата е создадена од Аллах, вода од небото и спушта Аллах, (за да се храни) на земјата (Аллах одреди да) расте трева... Ова секој човек го знае ова со ф'тратот, го прифаќа. Штом е така, зошто на ја колат во име на Аллах (џ.џ.) туку во име на камен, кип, гроб?

111. Бухари, 3826

На едно друга место вака се вели:

“Кога работите една по една ќе се разделат, ибадет да му правам на еден господар или на иљада господари? Од Лат и Узза, се одалечив и ги напуштив. Вака прават трпеливите, сигурните луѓе…”[112]

Кого и да го прашате, одговорот не се менува! Една област треба да има еден водач или десетици стотици водачи? Секој човек со ф’тратот и со паметот ќе знае дека со повеќе од еден водач ќе настане хаос и претпочита еден водач.

За ова, треба да размислува. Со универзумот владеат законите на Аллах, или стотици избрани желби и страсти? Човекот ако размисли за ова ќе дојде до вистинскиот одговор.



Како заклучок велиме дека знаењето на тевхидот е вродено. Секој човек во својата личност го носи ова знаење и на светот доаѓа со ова знаење:

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

“…Секое дете се раѓа со ф’трат. После родителот го прави евреин, христијанин или зороастриз…”[113] [114]

Некој ќе трага по ова знаење, ќе истражува, ќе размислува и воглавно ќе стигне до тевхидот. Некој со вроденото знаење ќе ги обедини поканите на

112. Sîretu ibni Hişâm, 1/226
113. Зороастризам или религија на љубители на огнот
114. Бухари, 1359; Муслим, 2658

пратениците, детално ќе го разбере и ќе го живее тевхидот.

Како што ни објасни нашиот Господар, но мнозинството не размислува, ја следи верата на предците. Не го слушаат гласот на ф'тратот ниту пак повикот на пратениците. Задоволен е со тоа што ќе го најде, се води по мнозинството и залутува од ф'тратот, од тевхидот:

"Ако му поверуваш на мнозинството во светот, тие ќе те залутаат од патот на Аллах. Тие се водат само од убедувања и претпоставки."[115]

"Речи: "Патувајте по земјата и видете каков крај имаа оние пред вас? Повеќето од нив беа мушрици."[116]

"Навистина и пред нив повеќето беа залутани."[117]

## В. Денешниот човек му свртел грб на тевхидот



Благодарност до Аллах (џ.џ.), денес Кур'ан и објаснувањата на Пратеникот (сав) се распостранети низ цел свет. Секој човек лесно може да дојде до знаење. Доколку човекот не трага по знаење од ф'тратот, достапни му се Кур'ан и Суннетот кои со дефинитивни и јасни докази го објаснуваат тевхидот:

"Речи: 'Чие сведочење е најголемо?' речи: 'Аллах е сведок меѓу мене и вас. Овој Кур'ап ми е објавен за да ве предупредам вас и сите до кои ќе допре. Или пак сведочите

115. 6/Ен'ам, 116
116. 30/Рум, 42
117. 37/ Саффат, 71

дека покрај Аллах има и други богови? ‘Речи: ‘Јас не сведочам.’ Речи: ‘Тој е единствен Бог и навистина јас сум далеку од оние кои му ги припишувате за содружници.’ ”[118]

“Речи: ‘Верodостојниот доказ е на Аллах. Ако сакаше сите ќе ве упатеше на вистинскиот пат.’ ”[119]

“(Испративме) пратеници да израдуваат и опоменуваат. За луѓето, после пратеникот, да немаат оправдување (незнаевме, неслушнавме) пред Аллах. Аллах е Ел-Азиз (семоќен, се му се покорува) и Ел-Хаким (суверен, мудар).”[120]

**И покрај јасните докази на Книгата и просветителниот пат на пратениците, сепак луѓето не се заинтересирани за верата. Како што беше во минатото така и денес вртат грб на вроденото знаење и шериатските докази. Го следат она што го научиле од нивните предци, без истражување, без размислување, задоволни се со тоа што го нашле.**



**Несомнено, ова е поголема вина од претходната и многу потешка вина. Шер’и назив за ова однесување е ќуфрот и’рад/вртење грб. Ќуфр, вртење грб од Аллаховата вера, Книгата, шериатот, свесните, вселенските докази…**

**Нашиот Господар (џ.џ.) за нив вака вели:**

“Што се случува со нив што вртат лице од упатувањето кон вистинската вера? Како да се преплашени диви магариња. Исплашени/избегани од лав.”[121]

118. 6/Ен’ам, 19
119. 6/Ен’ам, 149
120. 4/Ниса, 165
121. 74/Муддессир, 49-51

“Кој ќе сврти лице од моите објави (Книгите кои ќе ги испратам), за него навистина има тежок живот и на денот на кијаметот слеп ќе го оживееме.”[122]

“Има ли поголем зулумќар од оној кој откако ќе ги запамети ајетите на Господарот ќе сврти лице и ќе заборави што направил со своите раце? Навистина ние им поставуваме покривки на срцата да им пречат и им ставаме тежина во ушите за да не разбираат. И да ги повикаш на вистинскиот пат никогаш нема да го најдат вистинскиот пат.”[123]

“Небесата, земјата и тоа што е меѓу нив ние ги создадовме со хакк до одредено време. Оние кои вртат грб од предупредувањата се ќафири.”[124]

Човекот кој не размислува за знаењето на тевхидот со ф’тратот, кој не истражува, кој не се заморува со вселенските докази...е виновен. Бидејќи е рамнодушен кон ф’тратот од Аллах (џ.џ.). Оној до кој ќе стигне Кур’ан и поканата на пратениците но нема да се инстересира, кој ги затвара ушите на подготвено знаење за тевхид, кој врти грб, е поголем виновник.



## III. Овој збор треба да се каже непоколебливо, без да се има сомнеж и недоумица

Еден од условите на Келиме-и Тевхид е овој збор

122. 20/Та-ха, 124
123. 18/ Кехф, 57
124. 46/Ахкаф, 3

**да се каже со непоколебливост без да се има сомнеж и недоумица.**

إِنَّمَا الْمُؤْمِنُونَ الَّذِينَ اٰمَنُوا بِاللّٰهِ وَرَسُولِهِ ثُمَّ لَمْ يَرْتَابُوا وَجَاهَدُوا بِاَمْوَالِهِمْ وَاَنْفُسِهِمْ فِى سَبِيلِ اللّٰهِ اُولٰٓئِكَ هُمُ الصَّادِقُونَ

"Навистина верници се оние кои веруваат во Аллах и Неговиот Пратеник, после не се сомневаат, и со имотот и животот се борат на патот на Аллах. Тое се вистинските/искрените (верници)."[125]

**Една група бедуини тврделе дека поверувале. Аллах (џ.џ.) објавил дека тие се уште не поверувале, дури иако привидно го примаат Исламот, вистинскиот иман не влегол во нивните срца:**



"Бедуините рекоа: 'Веруваме.' Речи: 'Не верувате, но речете 'се предаваме'. ' (Бидејќи) иманот се уште не влезе во вашите срца. Ако му бидете покорни на Аллах и Неговиот Пратеник, (Аллах) нема да ви ускрати ништо од вашите дела. Навистина Аллах е (простувач на гревовите и заштитник на робовите од лошата судбина на гревовите) Ел-Гафур и (милостив кон своите робови) Ер-Рахим."[126]

**Веднаш потоа објаснува кои се вистински мумини. Вистински мумин е оној кој откако ќе поверува не се сомнева, непоколебливо има иман.**

125. 49/Хуџурат, 15
126. 49/Хуџурат, 14

Аллах-овиот Пратеник (сав), кога ни објаснува Келиме-и Тевхид кого ќе го внесе во џеннет, вака има речено:

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

أَشْهَدُ اَنْ لَا اِلٰهَ إِلَّا اللّٰهُ واَنِّى رَسُولُ اللّٰهِ لَا يَلْقَى اللّٰهَ بِهِمَا عَبْدٌ غَيْرَ شَاكٍّ فِيهِمَا إِلَّا دَخَلَ الْجَنَّةَ

"Сведочам дека нема друг бог освен Аллах, и дека јас сум Аллахов Пратеник. Кој роб ќе посведочи за ова, **без да се сомнева,** ќе влезе во џеннет."[127]

## А. Што треба да направиме за да останеме непоколебливи?

### 1. Да се учи знаење

За да има корист оној кој ќе го изговори Келиме-и Тевхид, мора да остане сигурен во изговореното, од моментот кога е изговорен до последниот здив. Патот за тоа е шер'и знаењето. Треба да се читаат со разбирање дефинитивните, јасни, и разбирливи докази од Книгата и објаснувањата на Пратеникот (сав). Бидејќи непоколебливоста е брат на знаењето, додека пак мислењето и недоумицата се браќа на незнаењето. Благодарност на Аллах (џ.џ.), бидејќи го одредил Кур'ан како лек:

"Речи: 'Еј луѓе! Од вашиот Господар ви стигна објава

127. Муслим, 27

(Книга) лек за (болести на душата) срцата, за верниците правец кон вистинскиот пат и милост.' "[128]

Срцата се како телото, понекогаш се разболуваат. Најопасната болест која го погодува срцето е сомнежот. Бидејќи иманот на човекот го обезвреднува, го расипува зборот "Лаилахеиллаллах". Кур'ан е лек за душевните болести. Срцата кога ќе западнат во сомнеж, јасните, делотворни докази на Книгата го подобруваат срцето, му даваат делотворен лек за оправување:

"Речи: 'Точниот/јасен/најдобар доказ е на Аллах. Ако сакаше сите ќе ве упатеше на вистинскиот пат.' "[129]

Срцата понекогаш го губат патот, остануваат во темнини. Човековата глава кога ќе размислува што е исправно а што е погрешно, понекогаш се испомешува. Светлите ајети од Кур'ан ги осветлуваат темнините. Аллах (џ.ш.) робовите ги изведува од темнина на светлина:

"... Навистина од Аллах ви дојде една светлина, јасна/објаснета Книга. Аллах (со Книгата и Пратеникот) кои ја бараат Неговата согласност ги упатува на вистинскиот пат, ги изведува од темнина на светлина и ги упатува на вистинскиот пат."[130]

## 2. Барање помош од Аллах

Муминот, по упатувањето на вистинскиот пат, често

128. 10/Јунус, 57
129. 6/Ен'ам, 149
130. 5/Маиде, 15-16

му се моли на Господарот за да не залута. Бидејќи Аллах е Ел-Хади (кој робот го упатува на прав пат). Робот го упатува кон хакк. Аллах е Ел-Хафиз. Робот го заштитува од физички и душевни болести.

Поради ова, како што го молиме нашиот Господар (џ.џ.) да не упати на прав пат, одкако ќе не упати на прав пат, Него (џ.џ.) ќе го молиме да не залутаме, нашите нозе и срца да ни бидат сигурни:

"Господару! Откако не упати не ги скршнувај нашите срца. Подари ни милост. Ти навистина си Ел-Веххаб (кој многу им поклонува на своите робови)."[131]

Од Абдуллах ибни Амр (ра) се пренесува дека една од постојаните молитви на Неговиот Пратеник (сав) беше:

اَللَّهُمَّ مُصَرِّفَ الْقُلُوبِ، صَرِّفْ قُلُوبَنَا عَلَى طَاعَتِكَ

"... Аллах, (Господару) што ги движиш/владееш нашите срца! Усмери ги нашите срца на покорност кон Тебе."[132]



Од Енес (ра) се пренесува дека Неговиот Пратеник (сав) често ја изговараше оваа молитва:

يَا مُقَلِّبَ الْقُلُوبِ، ثَبِّتْ قَلْبِى عَلَى دِينِكَ

"Еј Ти кој ги вртиш срцата! Направи го моето срце непоколебливо во верата."[133]

131. 3/Ал-и Имран, 8
132. Муслим, 2654
133. Тирмизи, 2140

### 3. Дистанцирање од луѓето кои се сомневаат

**Сомнежот и непоколебливоста се заразни. Доколку седите со непоколебливи ќе се заразите со нивната непоколебливост, доколку седите со оние кои се сомневаат ќе се заразите со сомневање. Поради ова Исламот бара да бидете заедно со оние кои го бараат задоволството на Господарот:**

“Еј верници! Плашете се од Аллах и бидете со непоколебливите!”[134]

“Биди стрплив заедно со оние кои наутро навечер Нему му се молат барајќи го неговото задоволство. Не ги испуштај нив од вид посакувајќи ги украсите на овој свет. (Интересот, вниманието нака ти биде кон/со нив) Не му биди послушен некому чие срце го направивме глуво за нашето спомнување, кој се води по своите желби и неразумни постапки.”[135]



**Аллах (џ.ш.) ви наредува да се дистанцирате од луѓето кои зборуваат за ајетите без знаење, кои не се интересираат за јасните и разбирливи ајети туку се интересираат само за нејасните ајети:**

“Кога ќе ги видиш оние кои нашите ајети (ги исмеваат и тврдат дека се лага) оттргни се од нив додека не се замислат за друг збор. Ако шејтанот направи да заборавиш, кога ќе ти текне, не седи заедно со луѓето зулумќари.!”[136]

134. 9/ Тевбе, 119
135. 18/Кехф, 28
136. 6/Ен'ам, 68

Од мајкани Аише (р.анха) се пренесува дека Неговиот Пратеник (сав) вака има речено:

"(Еј Аише!) Кога ќе ги видиш оние кои ги следат помалку јасните ајети од Кур'ан, знај дека тие се оние кои Аллах ги именува во Книгата. Затоа засолни се од нив."[137]

Некои луѓе и средини се како кал. Кога ќе седите до нив, личноста ќе ви се смали, главата ќе ви се измеша, и покрај тоа што се разговара за верски теми срцето ви окрутнува. Причината за тоа е нивното разговарање за нејасни ајети, разговарање за некорисни учења, бидејќи без знаење зборуваат за ајетите на Аллах.

Од друга страна, некои луѓе и средини, се како мирни мориња. Кога разговарате со нив се исполнувате со мир, градите ќе ви се прошират, срцето ќе ви омекне и ќе почувствува задоволство. Причината за тоа е нивното разговарање за јасни и разбирливи ајети, бидејќи разговараат за корисни знаења како да не приближат до Аллах (џ.џ.), бидејќи разговараат за ајети на Аллах (џ.џ.) кои даваат знаење и упатуваат на прав пат…

Зборовите на Аллах (џ.џ.) "Сврти им грб", зборовите на Неговиот Пратеник (сав) "Засолни се од нив", се однесува на луѓето, и доколку не се пазиме од нив тоа ќе ни се врати како збрка во верата и како сомневање во срцето. Темава да ја завршиме со чувствителност.

137. Бухари, 4547; Муслим, 2665

За важноста на оваа тема, Аллах (џ.џ.) го предупредил и Пратеникот (сав):

“Биди трпелив! Навистина, ветувањето на Аллах е вистина. Да не те втурнат неверниците несомнено во незаинтересираност/опуштеност.”[138]

## Б. Дали весвесе може да му наштети на Келиме-и Тевхид?

Весвесе кое ќе ни текне, не може да му наштети на Келиме-и Тевхид. Бидејќи весвесе е едно размислување. Доколку не се смести во срцето и доколку не се претвори во верување, не може да му наштети на човекот. Сомневањето кое може да му наштети на “Лаилахеиллаллах” е неодреденоста и сомневањето кое ќе се смести во срцето и кое ќе се претвори во верување.



Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) вака рекол:

“Аллах им прости на луѓето од мојот уммет, за она што во себе ќе го помислат (весвесе/празни, бескорисни и вознемирувачки работи, заблуда) само доколку тоа **не го направат и зборуваат.**”[139]

Весвесето е од шејтанот, и не може да се спречи. Дури и на асхаби со иман колку планина, со кои бил задоволен Аллах, им се појавило весвесе. Но весвесето не им наштетило на нивниот иман:

138. 30/Рум, 60
139. Бухари, 5269; Муслим, 127

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува следното:

“Кај Аллаховиот Пратеник (сав) дојдоа неколку асхаби (негови пријатели) и вака го прашаа: ‘Во душите ни доаѓаат мисли кои ни е тешко дури и да ги изговориме’.

Аллаховиот Пратеник (сав) им рече: ‘Навистина ли ви доаѓаат вакви мисли?’.

Рекоа: ‘Да’.

Аллаховиот Пратеник (сав) им рече: ‘Тоа е јасен израз на иманот.’ ”[140]

Од ова разбираме дека и кај сахабијите се појавило весвесе. Им доаѓале опасни мисли, кои се плашеле да ги изговорат. За тие нивни мисли, Аллаховиот Пратеник (сав) не ги осудил, туку ги смирил.



Тоа што биле вознемирени од тие мисли, дури се плашеле и да ги изговорат, тоа ни покажува дека тоа не е сомневање кое се сместило во срцето. Вознемиреноста што ја почувствувале е јасен израз на иманот. Тие што имаат иман, здрави срца и кои со хаккот веруваат во Аллах, се вознемируваат од вакви мисли.

## Што треба да направиме кога ќе ни текне весвесе?

• Весвесето да не се раскажува и да не се постапува по него.

140. Муслим, 132

Од Ебу Хурејре (ра) пренесено е дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

“Аллах им прости на луѓето од мојот уммет за мислите кои им доаѓаат (весвесе) само ако тоа не го направат и зборуваат.”[141]

Дадовме пример од асхабите. Тие кажале дека ним им текнало весвесе, но не го раскажале весвесето. Бидејќи раскажувањето на весвесето ќе биде причина весвесето да се смести во нашите срца. Како што ги раскажуваме мислите што се сместени во нашите срца, мислите кои ќе ги раскажеме ќе се сместат во нашите срца. Мислата која ќе ја раскажеме може да се претвори за сигурно верување. Со раскажувањето на весвесе, човекот си го труе своето срце. Раскажувањето на весвесето може да биде причина, други да имаат штета од весвесето. Тоа е така, бидејќи срцата меѓусебно си влијаат. Како што аирот кој ќе се раскаже влијае на срцата, исто така и сомнежот влијае на срцата.



- Засолнување кај Аллах и напуштање на таа мисла.

Од Ебу Хурејре (ра) пренесено е дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

“Шејтанот доаѓа кај некој од вас и вели ‘Кој го создаде ова?’, ‘Кој го создаде тоа?’.

На крај ќе праша ‘Кој го создаде Аллах?’.

141. Бухари, 5269; Муслим, 127

Кој ќе дојде до таа состојба **нека се засолни кај Аллах и нака прекине со мислата.”**[142]

Весвесе е од шејтанот. Засолниште од шејтанот треба да барама кај Аллах (џ.џ.). Аллах (џ.џ.) нема да ги направи безмоќни, и нема да му ги предаде на шејтанот, они кои ќе се засолнат кај Него (џ.џ.). Доволно е робот, од својата внатрешност, да се упати кон Него (џ.џ.).

Човекот треба да ја напушти мислата од која се појавило весвесе, и треба да размислува за други работи. Не можеме да го спречиме весвесето, но можеме да го спречиме да остане во нашите мисли. Може да се смени средината, може да се размислува за други работи, со разни занимации можеме да ја напуштиме мислата од која се појавило весвесе. Едно е сигурно, весвесето е како кал. Човекот кој ќе размислува за весвесе, ќе биде повлечен кон весвесето. Паметен човек нема да потпадне под него, туку со шер'и причини ќе се пази од весвесе.



• Да се проучи сура Ихлас и да се плукне на лева страна.

Аллаховиот Пратеник (сав), за прашање “Кој го создаде Аллах?”, ни го препорачува следново:

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

“Кога тоа ќе го речат, проучија ја сура Ихлас, плукни три

142. Бухари, 3276; Муслим, 134

пати на левата страна и од шејтанот засолни се кај Аллах ...”[143]

- Да се изговори третиот ајет од сура Хадид.

Ебу Зумејл (рх), го прашал Абдуллах ибни Аббас (ра) за сомнежите кои му дошле на памет. Ибни Аббас (ра) препорачал да се изговори третиот ајет од сура Хадид.[144]

هُوَ الْاَوَّلُ وَالْاٰخِرُ وَالظَّاهِرُ وَالْبَاطِنُۚ وَهُوَ بِكُلِّ شَيْءٍ عَلِيمٌ

“Тој е (прв, не постоел никој пред него) Ел-Еввел, (Последен) Ел-Ахир, (со јасни докази за неговото постоење) Ез-Захир, (мозокот не може целосно да го разбере) Ел-Батин, и Тој е сезнаен.”[145]

## IV. Овој збор да се изговори чисто и исправно



Чистото и исправно изговарање на Келиме-и Тевхид е еден неговите услови:

وَمَٓا اُمِرُٓوا اِلَّا لِيَعْبُدُوا اللّٰهَ مُخْلِصِينَ لَهُ الدِّينَ حُنَفَٓاءَ وَيُقِيمُوا الصَّلٰوةَ وَيُؤْتُوا الزَّكٰوةَ

“А ним им беше наредено, како ханифи кои имаат чиста верба во Него, да му прават ибадет на Аллах, намазот исправно да го клањаат, да даваат зеќат.”[146]

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

143. Ебу Давуд, 4722
144. Погледни: Ебу Давуд, 5110
145. 57/Хадид, 3
146. 98/Бејјине, 5

اَسْعَدُ النَّاسِ بِشَفَاعَتِى يَوْمَ الْقِيَامَةِ مَنْ قَالَ لَا اِلٰهَ إِلَّا اللّٰهُ خَالِصًا مِنْ قَلْبِهِ اَوْ نَفْسِهِ

"На денот на кијаметот, од моето залагање, најмногу ќе бидат среќни луѓето кои искрено од срце и душа ќе го изговорат 'Лаилахеиллаллах'. "[147]

## Ихлас

Ихлас произлегува од коренот на "Ха-ла-се", чие значење е нешто да се исчисти, да се донесе во чиста состојба.[148] Овој збор се користи и за исправање на нешто многу грешно/срамно нешто, и доведување во чиста состојба.[149]

Ихлас; се користи со значење, чистење на човекот од ширкот во верата, од лицемерието, од нијетите/намерите во срцето со кои не е задоволен Аллах (џ.џ.), чистење на верата/робувањето од сите грешни и срамни работи и чисто верување во Господарот. Бидејќи верата во Аллах е "чистата" вера. Во верата, освен Него (џ.џ.), удел нема никој друг. Сопственик е само Аллах кој е Ел-Ахад и Ел-Вахид. Робувањето во верата треба да биде само за Аллах (џ.џ.):

"... (Затоа) чисто верувајќи во Него прави му ибадет на Аллах. Внимавајте (Знајте)! Чистата вера е на Аллах ... "[150]

Ако верата на Аллах (џ.џ.) е "чиста" вера, тогаш

147. Бухари, 6570
148. Mu'cemu Mekâyîsi'l Luğa, 2/208, делот "h-l-s".
149. Погледни: El-Mufredât, стр. 292, делот "h-l-s".
150. 39/Зумер, 2-3

нејзините верници треба чисто, искрено, без ниту едно друго битие да има удел, да му робуваат само на Аллах. Кога ќе се покоруваат, само Нему да му се покорат; кога ќе ги испружат рацете да молат, само Нему да му се молат. Да го живеат животот само според Неговите одредби, да му се покоруваат само на Неговиот шериат, само според Неговите одредби да се судат. Сакањата, стравовите, надежите и желбите да ги посветат чисто само на Аллах. Тоа значи дека робувањето со јазикот, срцето и органите, со чистота и искреност да бидат само на Аллах (џ.џ.) и да се прават само за Него.

### 1. Ихлас што прочистува од ширк

"Лаилахеиллаллах" е негирање на божественоста на сите битија покрај Аллах, и божественоста да се признава само на Аллах (џ.џ.), што значи "освен Аллах ниедно друго битие нема право на ибадет, право да му се прави ибадет има само Аллах". Поради ова значење Келиме-и Тевхид е наречен Келимету'л Ихлас, што значи "збор со кој се верува чисто само во Аллах".

Ширк е давање на некоја од особините на Аллах на некое друго битие, или особина на некое битие да му се дава на Аллах, еден ибадет што треба да му се прави на Аллах (џ.џ.), да му се прави на друг надвор од Аллах (џ.џ.).

Ширк е целосна спротивност на Келиме-и Тевхид.

Никогаш не можат да бидат заедно. Ако има ширк, нема Келиме-и Тевхид, ако има Келиме-и Тевхид, нема ширк. Од оваа причина Аллах (џ. џ.), прв услов што го поставил за оние кои сакаат да влезат во Ислам, е да се покајат (тевбе) од ширк:

"Ако направат тевбе/се покајат (од ширк), клањаат намаз, даваат зеќат, тие ви се браќа во верата. Вака детално ги објаснуваме ајетите за разумни луѓе."[151]

Ако еден човек, истовремено му припишува содружник на Аллах и изговара "Лаилахеиллаллах", тоа значи дека излажал кога изговорил "Лаилахеиллаллах". Тој нема да биде со исправните, туку ќе биде со оние кои излажале изговарајќи "Лаилахеиллаллах". Припишувајќи му содружник на Аллах(џ.џ.) и притоа изговарајќи "Лаилахеиллаллах", не го внесува човекот во Исламот, односно само со изговарање на овој збор човекот не станува Муслим:



"Речи: 'Верувајќи чисто во Него, наредено ми е да му робувам на Аллах. И ми се наредува да бидам прв од Муслимите/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах.' "[152]

"Верувајќи чисто во Него, молете му се на Аллах, иако тоа нема да им се допадне на ќафирите."[153]

"Тој е Ел-Хајј (Тој е вечен и бесмртен, Тој на се му дава живот). Нема друг бог (што заслужува ибадет) освен

151. 9/Тевбе, 11
152. 39/Зумер, 11-12
153. 40/Му'мин, 14

Него. (Затоа) верувајќи чисто во Него молете му се Нему. Благодарноста му припаѓа на Аллах Господарот на световите."[154]

**Човек кој ќе се исчисти од ширкот, верата/робувањето ќе му биде чисто кон Аллах (џ.џ.), и ако изјави "Лаилахеиллаллах", тој е Муслим, тој е мувахид. Откако ќе се влезе чисто во верата, чистотата (ихлас) треба да се чува, и да се пази да не се меша ширк во верата. Бидејќи ширкот што би настанал по влегувањето во верата, ќе му ги обезвредни/поништи сите дела вклучувајќи го и Келиме-и Тевхид:**

"Речи: 'Еј џахилији (луѓето пред објавата)! Зарем ми наредувате да му правам ибадет на друг а не на Аллах?' Навистина тебе и (на пратениците) пред тебе им беше објавено: 'Навистина ако припишувате содружници (на Аллах) сите дела ќе ти бидат безвредни и ќе бидеш од губитниците'. Затоа немој, ти прави му ибадет само на Аллах и биди од благодарните."[155]

"Тие што веруваат и не мешаат зулум/ширк во своето верување, тие ќе бидат сигурни (од гневот на Аллах). Тие се упатените."[156]

**Од Ебу Зерр (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:**

"Секој од мојот уммет кој ќе умре а кој нема да му прави ширк на Аллах ќе влезе во џеннет."[157]

154. 40/Му'мин, 65
155. 39/Зумер, 64-66
156. 6/Ен'ам, 82
157. Бухари, 1237; Муслим, 94

## 2. Ихлас што прочистува од лицемерие/порочни мисли

Како што нашата вера/робување е само за Аллах (џ.џ.), исто така треба да биде само за Негово (џ.џ.) задоволство. Како што ги правиме ибадетите, без да му припишуваме содружник, чисто за Аллах, исто така и намерите, без да имаме друга цел, треба да бидат чисто за Негово задоволство.

Со влегувањето во Ислам, треба да му се предадиме само на Аллах (џ.џ.), само Нему да му робуваме, и за да го добиеме Неговото задоволство треба да изјавиме "Лаилахеиллаллах". Срцата треба да ги исчистиме од фалење, приклонување кон мнозинството, мислите за заработка. Со нашето "Лаилахеиллаллах" треба да бидеме од исправните/верните:

Од Итбан ибни Малик (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

"Кој ќе изјави 'Лаилахеиллаллах', **надевајќи се на задоволството на Аллах,** за него Аллах ќе го забрани огнот на пеколот."[158]

Од Ебу Катаде (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

"Секој кој со **искрено срце** сведочи дека нема друг бог освен Аллах и дека Мухаммед е Негов Пратеник, Аллах ќе го забрани за огнот на пеколот."[159]



158. Бухари, 425; Муслим, 263
159. Бухари, 128; Муслим, 32

Изговарањето на “Лаилахеиллаллах”, имајќи други цели освен за да го добиеме задоволството на Аллах, е бескорисно; нема да го заштити човекот од ширк и огнот, нема да го упати на тевхид и риза-и Илахије.

Изговарањето на “Лаилахеиллаллах” со верност и ихлас го упатува човекот кон правдина и искреност. Зборот го потврдува делото, делото го потврдува зборот. Животот добива целина. Изјавеното “Лаилахеиллаллах” ќе се забележи во неговото канење, неговата борба, неговата работа, неговиот дом, неговите односи со комшиите.

Аллах (џ.џ.) вака ги опишува оние кои се исправни во тевхидот:

“Добрината не е во вртењето на лицето кон исток или запад. (Во вистинска смисла) добрината е верувањето во Аллах, ахирет, мелеките, Книгата и пејгамберите; давање од својот имот (иако им е мил) на блиските роднини, сирочињата, сиромасите, на оние што останале на пат, просјаците и робовите; клањањето на намазот, давањето зекат; во придржувањето на дадениот збор; во трпението при немаштија, болест и војна. **Еве, тие се исправните.** Тие се оние кои се плашат од Аллах и се придржуваат на неговите наредби.”[160]

“Меѓу верниците има храбри кои го испочитуваа договорот со Аллах. Некои од нив го исполнија ветувањето (шехиди), некои чекаат. Тие навистина не ги сменија (откажување или заобиколување) зборовите (што ги

160. 2/Бакара, 177

ветија на Аллах). Аллах, исправните, поради исправноста, ќе ги награди; лицемерите ако сака ќе ги казни ако сака ќе го прими нивното покајување. Навистина Аллах е (простувач на гревовите и заштитник на робовите од лошата судбина на гревовите) Ел-Гафур и (милостив кон своите робови) Ер-Рахим.”[161]

“Навистина, верници се оние кои веруваат во Аллах и Неговиот Пратеник, после не се сомневаат, и со имотот и животот се борат на патот на Аллах. Тое се вистинските (верници).”[162]

“(Посебно феј) им припаѓа на сиромашните мухаџири кои се избркани од родниот крај и имотот (им е одземен), кои ја бараат добрината и задоволството на нивниот Господар, кои му помагаат на Аллах и Неговиот Пратеник. Ете, тие се вистинските (верници).”[163]



**На денот на кијаметот, овие ќе имаат корист од “Лаилахеиллаллах”:**

“Аллах ќе рече: ‘Денес е денот кога на искрените искреноста ќе им биде од корист. Тие вечно ќе останат во џенетите под кои реки течат. Аллах ќе биде задоволен од нив и тие ќе бидат задоволни од Него. Тоа е голем спас/успех.’ ”[164]

**Може да има луѓе кои изговараат “Лаилахеиллаллах”, без ихлас и искреност, со некоја друга цел. На тој начин, доколку не направат некое дело кое го**

161. 33/Ахзаб, 23-24
162. 49/Хуџурат, 15
163. 59/Хашр, 8
164. 5/Маиде, 119

**поништува Келиме-и Тевхид, ќе се види постапува со нив како со мумини. Но, бидејќи Аллах (џ.џ.) го знае нивниот нијет во срцата, ќе ги осуди на вечно патење.**

**Како лицемерите од времето на Аллаховиот Пратеник (сав), кои за да се постапува со нив како со Муслим, изговарале "Лаилахеиллаллах" но во срцата не верувале...**

"Навистина, лицемерите мислат дека го измамиле Аллах, но Аллах нив ги надмудрува (одолговлекувајќи, им го одвлекува вниманието да денот на казната). Кога стануваат на намаз, стануваат мрзеливо, само да се прикажат пред луѓето и многу малку го споменуваат Аллах. Се двоумат (помеѓу иманот и ќуфурот). Не се ни со едните (мумините) ни со другите (ќафирите). Кого Аллах ќе го залута, ти не можеш да го изведеш на вистинскиот пат. Еј верници! Не ги земајте за пријатели кафирите напуштајќи ги верниците. Зар сакате на Аллах да му дадете очигледен доказ против себе? Навистина, лицемерите се на самото дно на огнот. Ти не можеш да им најдеш некој што ќе им помогне. Освен оние кои ќе се покајат, кои ќе ги исправата своите грешки, кои ќе се приврзат кон Аллах и искрено ќе веруваат во Аллах (без ширк и лицемерие); тие (не се со лицемерите) се со верниците. Аллах ќе им даде голема награда на верниците."[165]



**Како бедуините и лицемерите кои за да ја користат добрината на Исламската Држава Медина, изговарале "Лаилахеиллаллах", кога ќе виделе милосрдност биле**

165. 4/Ниса, 142-146

**истрајни во Исламот, кога ќе доживееле некаква несреќа го напуштале исламот...**

“Има луѓе кои колебливо/на раб/ивица му прават ибадет на Аллах (со сомнеж, без сигурно да поверуваат). Ако му дојде некое добро, ќе се смири/за сомнежите. Ако му дојде некое искушение/тест целосно ќе се сврти (ќе се врати на неверувањето). Таквите губат и на светов и на ахирет. Навистина, ова е јасна загуба.”[166]

“Има луѓе кои велат: ‘Веруваме во Аллах.’. А кога ќе бидат мачени поради верата во Аллах, го поистоветуваат мачењето на луѓето со казната од Аллах. Ако од твојот Господар им дојде една победа/помош велат: ‘Се колнеме, ние бевме заедно со вас.’. Зар Аллах не знае најточно што има во срцата нивни (иманот и злобноста)? Навистина Аллах ги знае и верниците и лицемерите (и им ги покажува на луѓето со искушенија/тестови).”[167]



**Како оние кои не изговарале “Лаилахеиллаллах” бидејќи верувале и се предавале на Аллах (џ.џ.), туку бидејќи така правело мнозинството од луѓето...**

**Од Енес ибни Малик (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:**

“Кога роб ќе се положи во гроб ... му доаѓаат два мелека, и ќе го прашаат: ‘Што ќе речеш ти за овој човек Мухаммед (сав)?’.

166. 22/Хаџ, 11
167. 29/Анкебут, 10-11

Муминот ќе одговори: 'Сведочам дека тој е Аллахов роб и Пратеник.'...

Лицемерите и ќафирите ќе одговорат: 'Не знам, јас го зборував тоа што го зборуваа другите луѓе' "[168]

## 3. Како да разбереме дали сме со ихлас и исправни?

**Секое искушение/тест во животот е можност да ја покажеме нашата искрена верност и ихлас. Бидејќи Аллах (џ.џ.) ги покажува на виделина оние кои ја зборуваат вистината и лажговците, валканото и чистото, оние кои го посакуваат ахирет и оние кои го посакуваат овој свет:**

"Зарем луѓето мислеа дека откако ќе речат 'поверувавме' ќе бидат оставени без да бидат искушувани/тестирани? Навистина ги искушувавме/тестиравме оние пред нив. Навистина Аллах ги знае искрените и лажговците. (и со искушување/тестирање им ги покажува на луѓето)"[169]



"Аллах вас верниците нема да ве остави во сегашната состојба, без да го одвои валканото од чистото ..."[170]

**Колку е среќен оној кому искушението ќе му го зголеми иманот, ќе ја зајакне неговата искреност и ихлас. Колку е среќен оној кому искушението ќе му ги покаже грешките, кого со покајување/тевбе го упатува кон Аллах, кој чисто ќе верува во Аллах (џ.џ.) и кој ќе ја исправи грешката:**

168. Бухари, 1374
169. 29/Анкебут, 2-3
170. 3/ Ал-и Имран, 179

"Освен оние кои ќе се покајат, кои ќе ги исправат своите грешки, кои ќе се приврзат кон Аллах и искрено ќе веруваат во Аллах (без ширк и лицемерие); тие (не се со лицемерите) се со верниците. Аллах ќе им даде голема награда на верниците."[171]

Тешко на оние кои во искушение, не можат да си ги согледаат грешките, ако ги забележат своите грешки не превземаат ништо за да ги исправат!

"Зар не гледаат дека секоја година еднаш или двапати (Аллах) ги искушува/тестира и не земаат поука, не се покајуваат.?"[172]

Ако секое световно и верско искушение го гледаме како мерка, да направиме една душевна пресметка. Да прифатиме дека искушението е едно огледало и да го согледаме нашиот тевхид во тоа огледало. Да не заборавиме. Секое искушение е еден ајет на Нашиот Господар и Тој (џ.џ.) со искушенијата/ајетите ги воспитува своите робови.



## V. Љубов кон луѓето на овој збор, Омраза кон неговите душмани

### А. Љубовта кон Аллах

Врвот на оваа љубов е љубовта кон Аллах (џ.џ.). Неговата љубов е потеклото на тевхидот. Тие кои имаат иман, го сакаат својот Господар повеќе од било што друго:

171. 4/Ниса, 146
172. 9/ Тевбе, 126

وَمِنَ النَّاسِ مَنْ يَتَّخِذُ مِنْ دُونِ اللّٰهِ اَنْدَادًا يُحِبُّونَهُمْ كَحُبِّ اللّٰهِۜ وَالَّذٖينَ اٰمَنُٓوا اَشَدُّ حُبًّا لِلّٰهِۜ

"(И покрај тоа што ја знаат вистината) меѓу луѓето има такви кои покрај Аллах многу нешта прифаќаат како божества и ги сакаат нив како што се сака Аллах. **Љубовта на верниците кон Аллах е многу посилна**"[173]

Неопходноста на тевхидот е тие да имаат иман, да го сакаат Аллах (џ.џ.) повеќе од било што друго. Ова е потеклото и потребата на робувањето. Бидејќи тевхид е обединување на Аллах (џ.џ.) во ибадетите со срцето, зборовите и органите. Љубовта пак е најголем ибадет на срцето. Љубовта ја има во основата на сите вистински дела кои доближуваат до Аллах (џ.џ.).



"Лаилахеиллаллах" е љубов која го пронаоѓа тевхидот. Да се сака само за Аллах (џ.џ.), само тоа што го дозволил Аллах.

Муминот го сака Аллах (џ.џ.), ги сака оние кои Аллах ги сака, ги сака оние кои Аллах сака да бидат сакани. На овој начин, го обединува Аллах во изворот на сакањето.

Да се сака нешто како што се сака Аллах е ширк, бидејќи давањето на еден хакк/особина која му припаѓа на Аллах (џ.џ.), значи да се прифати како содружник на тој хакк.

173. 2/Бакара, 165

Погоре наведениот ајет е најјасен доказ за тоа. Битијата кои ги сакаат како што се сака Аллах (џ.џ.), ги прифатиле за содружници на Аллах, за нивни богови:

"Таму меѓусебно расправајќи се ќе речат: 'Се колнеме во Аллах ние сме биле во јасна заблуда, бидејќи ве изедначивме со Господарот на световите (Ве сакавме како што се сака Аллах, се плашевме од вас како што се плашиме од Аллах, се упативме кон вас како што треба да се упатиме кон Него, од вас баравме помош како што треба да се бара од Него, и се покорувавме на вашите закони како што треба да се покоруваме на Неговиот авторитет).' "[174]

Како што може да се види, мушриците кои се жители на огнот, се расправаат во џехеннем. Бесчувствителни се кон битијата кои ги прифатиле како богови, со каење се сеќаваат на работите што направиле да бидат жители на огнот. Вината им беше што ги поистоветија со Аллах Господарот на световите. Но, на која тема ги поистоветија? Сите знаеме дека тие признаваа дека создавач е Аллах и го знаеја Аллах како создавач. Тие ги поистоветуваа нивните богови со Аллах во ибадетите. Особините на Аллах им ги признаваа на нивните богови, ибадетите кои требаше да му ги прават на Аллах (џ.џ.) им ги правеа на нивните богови. Во 165-от ајет од сура Бакара се споменува дека едно од поистоветувањата било и во сакањето. Содружниците ги сакале како што се сака Аллах.

174. 26/Шуара, 96-98

## Б. Љубов кон Пејгамберот

После љубовта кон Аллах (џ.џ.) следи љубовта кон Неговиот Пратеник (сав). Љубовта кон него е потреба на верувањето во Аллах (џ.џ.) и на вториот дел на Келиме-и Тевхид, "Мухаммед е Аллахов пратеник.":

"Речи: 'Ако татковците, децата, браќата, сопругите, сојот/племето, имотот што сте го стекнале, трговијата за која се плашите да не претрпе штета и куќите кои ви се допаѓаат, ви се помили од **Аллах, Неговиот Пратеник, и оние кои се борат на неговиот пат,** тогаш чекајте додека дојде наредбата од Аллах. Аллах грешниците нема да ги упати на вистинскиот пат.' "[175]

Од Ебу Хурејре (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

"Се колнам во Аллах во чија рака е мојот живот, никој од вас нема да има иман, се додека јас не му бидам помил од неговите родители и неговите деца."[176]



Точно така, љубовта кон Аллах и Неговиот Пратеник (сав) се основата на иманот. Љубовта кон Аллах (џ.џ.) не се докажува со изговарање "го сакам Него". Аллах побарал од оние кои тврдат дека го сакаат, да го потврдат тоа со дела:

**"Речи: 'Ако го сакате Аллах бидете ми покорни, за Аллах вас да ве сака и да ви ги прости гревовите.** Аллах е (простувач на гревовите и заштитник на робовите

175. 9/ Тевбе, 24
176. Бухари, 14

од лошата судбина на гревовите) Ел-Гафур и (милостив кон своите робови) Ер-Рахим.”[177]

Секој кој тврди дека го сака Аллах (џ.џ.), условот со кој тоа ќе го потврди е покорноста кон Неговиот Пратеник (сав). Овој услов е одреден од Аллах, и ќе остане до кијаметот. Според овој ајет, денешните луѓе лажат кога тврдат дека имаат иман, кога тврдат дека го сакаат Аллах, бидејќи не ги интересира суннетот на Неговиот Пратеник.

## В. Сакање на мумините

Во овој услов спаѓа и сакањето на мумините, кои што се луѓе на овој збор, заврзување за нив со иманот. Тоа што ќе го сака за себе ќе го сака и за својот брат, ќе биде загрижен за неговата грижа, при секоја несреќа ќе брза да му помогне, братот муслиман ќе има предност пред неговите родители мушрици:



“Ваш заштитник е само Аллах, неговиот Пратеник и верниците кои понизно клањаат намаз и даваат зекат. Кој ќе го прифати за пријател/заптитник Аллах, неговиот Пратеник и верниците, навистина приврзаниците на Алах ќе бидат победници.”[178]

“Зарем мислевте дека ќе бидете оставени во таа состојба, без Аллах да ги извади на виделина оние меѓу вас кои се борат на патот на Аллах и кои освен Аллах, Неговиот Пратеник и мумините немаат тајни пријатели? Аллах знае се што правите.”[179]

177. 3/Ал-и Имран, 31
178. 5/Маиде, 55-56
179. 9/ Тевбе, 16

Од Енес (ра) пренесено е дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

“Никој од вас не ќе има иман се додека тоа што го посакува за себеси не го посака и за неговиот брат (Муслим).”[180]

## Г. Да се мразат душманите на овој збор

“Лаилахеиллаллах” значи со се да му се предадеш на Аллах (џ.џ.), со робувањето да му се приврзеш на Аллах. Тоа е изјава со која се прифаќа дека со земјата, небесата и со срцата владее Аллах.

Значи дека како што нашиот Господар (џ.џ.) одлучува за нашата љубов, исто така Тој (џ.џ.) одлучува и за нашата омраза.

“Лаилахеиллаллах” значи прифаќање на пријателите на Аллах (џ.џ.) за пријатели, и прифаќање на неговите непријатели за непријатели.



Аллах (џ.џ.) не сака да склучувате пријателства, и да бидете душмани на; мушриците кои Нему (џ.џ.) му припишуваат содружници, тагутите на кои им се прави ибадет, евреите и христијаните на Ехл-и Китаб кои се со намера да му се противат на хаккот. Оние кои ќе склучат пријателства со нив, значи дека прекршиле еден од условите на Келиме-и тевхид.

Аллах (џ.џ.) вака ги опишува оние кои го прекршуваат овој услов:

- Се прекинува нивната врска со Аллах (џ.џ.):

180. Бухари, 13; Муслим, 45

"Верниците да не ги прифаќаат за пријатели неверниците а да ги напуштаат верниците. Кој тоа ќе го направи, меѓу него и Аллах не останала ниедна врска (во име на Исламот и иманот)."[181]

• **За нив ќе важат истите одредби:**

"Еј верници! Евреите и Христијаните не ги прифаќајте за пријатели. Тие меѓу себе си се пријатели. Кој од вас ќе ги прифати за пријатели тој е еден од нив. Навистина Аллах нема да го упати на вистинскиот пат народот зулумќарски."[182]

• **Ќе станат лицемери:**

"Извести ги лицемерите дека нив ги чека болно страдање! Тие ги напуштаат верниците за да бидат пријатели со неверниците. Крај нив ли бараат слава? Навистина сета слава му припаѓа на Аллах? ."[183]



• **Со тоа го отфрлаат Аллах (џ.џ.), Неговиот Пратеник (сав), Неговата Книга и ахиретот:**

"Гледаш дека многумина од нив се пријатели со ќафирите. Колку лошо нешто си прават за своите души (за денот на кијамет). Аллах ним им е гневен и тие вечно ќе останат во страдање. Да веруваа во Аллах, пејгамберот и тоа што му е објавено немаше нив да ги прифатат за пријатели. Но многумина од нив залутале од вистинскиот пат."[184]

"Кај заедница на верници (џемаат) која верува во Аллах

181. 3/Ал-и Имран, 28
182. 5/Маиде, 51
183. 4/Nisâ, 138-139
184. 5/Маиде, 80-81

и денот на ахирет не можеш да видиш пријателство кон луѓе кои му се противат на Аллах и Неговиот Пратеник, дури тоа да се и нивните татковци, синови, браќа или соj/племе."[185]

- **Даваат доказ дека се противници на Аллах (џ.џ.):**

"Еј верници! Не ги земајте за пријатели ќафирите напуштајќи ги верниците. Зар сакате на Аллах да му дадете очигледен доказ против себе?"[186]

- **На светот ќе предизвикаат неред, анархија:**

"Ќафирите меѓу себе се пријатели. Доколку не направите (меѓу себе да бидете пријатели, а тие да ви се непријатели) на светот ќе настане немир и голема анархија."[187]

- **Ќе станат насилници/зулумќари:**

"Еј верници! Ако вашите татковци и браќа го одбрале ќуфурот наместо иманот не ги прифаќајте за заштитници/пријатели. Тие што ќе ги прифатат за заштитници/пријатели, тие се зулумќари."[188]



## Д. Забрането пријателство

**Целта на пријателството со ќафирите, е да се сакаат ќафирите заради нивната вера, да им се помага на нивните безбожни вери, и да се учествува во нивните редови во нивните војни против Исламот.**

**Во рамките на забранетото пријателство не спаѓа: да**

185. 58/Муџаделе, 22
186. 4/Ниса, 144
187. 8/ Енфал, 73
188. 9/ Тевбе, 23

им се прави добро, да им се кажуваат убави зборови, да се посетуваат кога ќе се разболат, да се примаат и даваат подароци, да се одговори на нивните барања за хуманитарна помош.

"Аллах не ви забранува да им правите добро и праведно да се однесувате кон оние кои не војувале со вас заради вашата вера и кои не ве прогониле од вашите родни краишта. Навистина Аллах ги сака праведните. Аллах ви забранува да бидете пријатели само со оние кои војуваат со вас заради вашата вера, кои ве прогониле од вашите родни краишта и кои помогнале да бидете прогонети. Оние кои нив ќе ги прифатат за пријатели/заштитници тие се зулумќари."[189]

Ако забележавте, Аллах (џ.ш.) ги поделил мушриците во две групи. Во едната група се оние кои војувале со нас поради нашата вера, ве изгониле од вашите родни краишта и оние кои ним им помогнале... Тие се оние кои со дела докажале дека војуваат против исламот и нивните помагачи. Да се гаји љубов и пријателство кон нив е нешто што може да го направат само оние кои не ја разбираат верата, кои мешаат зулум во својот иман, оние кои не го разбрале тевхидот и неговите неопходности.

Оние кои ги немаат овие три особини, ние постојано ги каниме во верата. Може да постапуваме со убави зборови, однесување и постапки. Аллах (џ.ш.) ова не го забранува.

189. 60/Мумтехине, 8-9

Примери од суннетот на Аллаховиот Пратеник (сав):

Од Енес (ра) пренесено е следното:

**"Имаше едно еврејско дете** кое го послужуваше Аллаховиот Пратеник (сав). **Кога детето се разболи, во посета му дојде Аллаховиот Пратеник (сав)**. Седна покрај неговата глава и му рече 'биди Муслим'.

Детето го погледна својот татко, кој седеше до него.

Татко му рече: 'покори му се на Ебу Касим'.

Детето стана Муслим.

Аллаховиот Пратеник (сав) се тргна од детето и рече: 'Благодарност на Аллах што го спаси од огнот (џехенемот)'. "[190]



Саид ибни Мусејјеб (рх), од татко му, го пренесува следното:

**"Ебу Талип беше на смртна постела. Аллаховиот Пратеник (сав) го посети.** Таму виде дека околу него се Ебу Џехил и Абдуллах ибни Еби Умејје ибни Мугире.

Рече: 'Еј чичко! Речи еднаш 'Лаилахеиллаллах, за да можам со неа да се залагам за тебе кај Аллах …'.

Ебу Џехил и Абдуллах ибни Еби Умејје, веднаш го прашаа: 'Ќе ја напуштиш ли Абдулмутталибовата вера?'.

Аллаховиот Пратеник (сав) продолжи да го убедува да го изговори Келиме-и Тевхид. Другите исто така ги

190. Бухари, 1356

повторуваа истите зборови. Последните зборови на Ебу Талиб беа дека останува во Абдулмутталибовата вера и не го изговори Келиме-и тевхид ...”[191]

Од Абдуллах ибни Омер (ра) се пренесува:

“Еден ден Омер, пред вратите на џамијата виде една свилена облека (која ја продаваше Утарид ибни Хаџиб), и му рече на Аллаховиот пратеник (сав): ‘Еј Аллахов Пратенику, камо да ја купиш оваа свилена облека и да ја облекуваш во петок и при прием на делегации.’

Аллаховиот Пратеник (сав) вака одговори: ‘Ова би го облекол само некој кој нема никаков уддел (во благодатите) на ахирет.’

Следните денови, Аллаховиот Пратеник (сав) донесе неколку свилени облеки и една од нив му даде на Омер.

Омер рече: ‘Еј, Аллахов Пратенику, кажа толку тешки зборови за свилата што ја продаваше Утерид, а мене ми ја даавш оваа свила да ја облечам’. Аллаховиот Пратеник одговори: ‘Не ти ја давам за да ја облечеш ...’

После тоа, Омер облеката што ја доби од Аллаховиот Пратеник (сав) му **ја поклони на еден свој брат во Мека, кој беше мушрик.**”[192]



191. Бухари, 4772; Муслим, 24
192. Бухари, 886; Муслим, 2068

## VI. Да се постапува според овој збор

"Лаилахеиллаллах" е прифаќање на божественоста на Аллах и отфрлање на божественост од сите битија надвор од Него (џ.џ.). Божественоста подразбира робување. Значи, ветување дека ќе му се робува само на Аллах (џ.џ.). "Лаилахеиллаллах" кое не содржи ибадет и робување, наликува на еден сув збор кој што нема да биде прифатен. Оној кој ќе го изговори овој збор, а кој нема да му робува на Аллах со исправни дела, со своите дела ќе покаже дека излажал изговарајќи го зборот:

"Речи: 'Бидете му покорни на Аллах и Пратеникот.' А ако тие свртат грб, Аллах навистина не ги сака ќафирите."[193]

"Еј верници! Бидете покорни на Аллах и Неговиот Пратеник. Откако ќе го слушнете, не вртете му грб."[194]



Кои се неопходностите за "Лаилахеиллаллах"? Сите работи кои му даваат значење и неговите услови. Оној кој поверува во нашето досегашно објаснување, и ќе изговори со јазикот; ама ако не постапува според тој збор, тој нема да има корист од "Лаилахеиллаллах". Бидејќи, работите во кои се верува, доколку не се спроведуваат во животот, немаат никаква смисла.

На пример, прифаќањето на Аллах за законодавец и прифаќањето дека Тој (џ.џ.) е апсолутен владетел, има значење на ибадет, и значи робување на Аллах (џ.џ.). Доколку некој тоа го прифати но во животот не го

193. 3/Ал-и Имран, 32
194. 8/Енфал, 20

применува, неговото прифаќање нема да му донесе никаква корист. За оној, кој врти грб на одредбите на Алах (џ.џ.) и ги прифаќа одредбите на тагутот, Нашиот Господар вака порачува:

"Зар не ги гледаш оние кои што мислат дека веруваат во тоа што тебе ти е објавено (Кур'ан) и (Книгите) кои се објавени пред тебе? Бараат суд/разврска пред тагутот иако им беше наредено да не го признаваат/да го негираат. Шејтанот сака да ги наведе во голема заблуда (од која тешко може да се вратат)."[195]

За оние кои при недоразбирања не се обраќаат на Неговиот Пратеник (сав) или кои не се задоволни од неговата одлука, Аллах (џ.џ.) вака порачува:

"Не! Се колнам во твојот Господар, се додека во меѓусебните спорови не те прифатат тебе за судија, а потоа од твоите одлуки во себе нема да почуствуваат тешкотија и се додека не се покорат со вистинска покорност тие нема да имаат иман."[196]

За оној кој зборува дека треба да се биде предаден на Аллаховата објава во Книгата, а после не одредува по Книгата, Аллах (џ.џ.) вака порачува:

"Тебе ти објавивме Книга да ја потврди и провери вистинитоста на претходната објава/Книга. Меѓу нив суди како што ти е објавено од Аллах. Не ги прифаќај нивните желби (кои ќе те залутаат). За секој (уммет) одредивме еден шериат/закон и правец. Аллах ако сакаше

195. 4/Ниса, 60
196. 4/Ниса, 65

сите ќе ве направеше еден уммет (со ист шериат/закон и пат). Така направи (со различен шериат/закон и пат) за да ве тестира/проверува. Затоа натпреварувајте се во добрини. Сите ќе се вратите кај Аллах. Тој ќе ве извести (кој бил во право) за работите (за Него) за кои не се согласувавте..”[197]

За оние кои ќе речат дека се од овој уммет и ќе му дадат ветување за покорност на Аллах и Неговиот Пратеник (сав), но нема да го одржат ветувањето, Аллах (џ. џ.) вака порачува:

“Ќе речат ‘веруваме и му се покоруваме на Аллах и Неговиот Пратеник.’. После една група од нив вртат лице (од тоа што го кажале). Тие не се верници.”[198]



Ако забележавте, Аллах по зборовите “веруваме и се покоруваме”, објаснува дека вртат лице на покорноста и дека тие лажат за иманот. Воглавно, во Кур’ан, не прифаќањето на иман се искажува со зборот “лажење”, додека не постапувањето се изразува со зборот “вртење лице”. Во овој ајет Аллах (џ.џ.), по иман и покорност ни објаснува само за вртење лице. Ова ни покажува дека оние кои лажат за иманот вртат лице од покорноста. Аллах (џ.џ.) во ајет ни објаснува “Ни потврди, ниту пак клањаше намаз. Но лажејќи, сврти лице”.[199]

Како што може да се разбере од ајетот, објаснувајќи дека лажењето го докажал со тоа што не потврдил,

197. 5/Маиде, 48
198. 24/Нур, 47
199. 75/Кијамет, 31-32

исто така со тоа што не клањал намаз ни докажува дека тој свртил лице. Ова е доказ за објаснувањето на горе наведениот ајет. Во сура Нур, луѓето кои лажеле за иманот; не рекле дека немаат иман, туку со тоа што свртиле лице на покорноста се докажало дека тие лажеле дека имаат иман. Бидејќи иманот е постапување. Вербата сместена во срцето се докажува со дејствувањето на органите. Најгрозната лага за која ни сведочи историјата е залутаноста ирџа[200] со кое значењето на иманот била намалена и важноста на постапките била намалена.

Аллаховиот Пратеник (сав), иманот вака го објаснува:

Од Ибни Аббас (ра) се пренесува следното:

"Аллаховиот Пратеник (сав) не праша: 'Знаете ли што е иман во единствениот Аллах?'.

Тие рекоа, 'Аллах и Пратеникот подобро знае'.

Аллаховиот Пратеник (сав) вака им рече: 'Сведочење дека нема друг бог освен Аллах и дека Мухаммед е Аллахов Пратеник, клањање намаз, давање зеќат, постење и давање петина од пленот (во државната каса) ..."[201]

Аллаховиот Пратеник (сав), кога го објаснувал иманот, го објаснувал иманот со дела. Ова ни покажува дека иманот не е само во изговарањето на Келиме-и Тевхид, туку треба да се поткрепи со исправни дела.

200. ИРЏА, İRCÂ, верско и политичко гледиште на почетокот на исламот
201. Бухари, 53; Муслим, 17

Користа на човекот од “Лаилахеиллаллах” е во тоа што го упатува кон џеннет и го штити да не биде осуден во вечниот оган.

Оние кои со иманот влегле во џеннет; причината поради која биле внесени во џеннет се нивните исправни дела според Келиме-и Тевхид:

“Ним ќе им довикнат: ‘Овој џеннет го добивте за (добрите) дела што ги направивте.’ ”[202]

“На оние добри луѓе на кои мелеките ќе им ги земаат душите, ќе им речат: ‘Имајте мир! Влезете во џеннет заради тоа што го правевте.’ ”[203]

“Радосни се од она што им е е дадено (добрината) од нивниот Господар. Нивниот Господар ќе ги заштити од џехенемската казна. ‘Пријатно јадете и пијте заради вашите дела.’ ”[204]



Ова е реченицата која мумините ќе ја слушнат кога ќе бидат пречекани на вратата на џеннет. Сите знаеме дека него таму ќе го однесе “Лаилахеиллаллах”. Само со неговото дело му се честита. Но, зошто? Бидејќи најтешкиот дел од Келиме-и Тевхид е да се дејствува со него, да се живее живот според него. Верувањето и изјавувањето дека веруваш е лесно. Но, да постапуваш според верувањето е како да облечеш кошула од оган. Од оваа причина, исправните -Аллах (џ. џ.) најдобро знае- со добрите дела ќе бидат пречекани на вратите на џеннет.

202. 7/А’раф, 43
203. 16/Нахл, 32
204. 52/Тур, 18-19

## VII. Со овој збор да се испушти душа

يَا أَيُّهَا الَّذِينَ اٰمَنُوا اتَّقُوا اللّٰهَ حَقَّ تُقَاتِهِ وَلاَ تَمُوتُنَّ اِلَّا وَاَنْتُمْ مُسْلِمُونَ

"Еј верници! Плашете се од Аллах со правилна богобојазност! Испуштете душа само како Муслими/напуштајќи го ширкот со тевхид робови упатени кон Аллах."[205]

Од Абдуллах ибни Месуд (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

مَنْ مَاتَ يُشْرِكُ بِاللّٰهِ شَيْئًا دَخَلَ النَّارَ

وَقُلْتُ أَنَا: وَمَنْ مَاتَ لَا يُشْرِكُ بِاللّٰهِ شَيْئًا دَخَلَ الْجَنَّةَ

" 'Кој, припишувајќи му содружник/ширк на Аллах, ќе испушти душа ќе влезе во огнот.'

(Абдуллах рече:) Јас реков: Кој, не припишувајќи му ништо за содружник/ширк на Аллах, ќе испушти душа, ќе влезе во џеннет."[206]

Изговарањето на Келиме-и Тевхид и правењето дела според него не е доволно. За да имаме корист, треба да се придржуваме до него се до последниот здив. Ова значи дека цел живот треба да бидеме будни и цел живот да постапуваме според тој збор. Бидејќи човеколиките и џинни шејтани дење ноќе поставуваат стапици за да го одвратат муминот од

205. 3/Ali 'Imran, 102

206. Бухари, 1238; Муслим, 92

тевхидот, војуваат со муваххидите се додека не ги одвратат од верата:

“ ‘Не беше така’ ќе им речат угнетуваните на угнетувачите: ‘Напротив вие дење ноќе ни правевте измами … (Бидејќи) вие ни наредувавте да бидеме против Аллах и нему да му препишуваме содружници.’ Кога ќе ја видат казната во себе ќе го кријат своето каење. Ние на вратовите на ќафирите ќе им ставиме алки/синџири. Зар ќе бидат казнети поинаку за тоа што го правеа?”[207]

“… Доколку имаат сила тие ќе се борат со вас се додека не ве одвратат од верата. Оние од вас кои ќе ја напуштат верата и ќе умрат како ќафири, нивните дела ќе бидат поништени и на овој свет и на ахирет. Тие ќе бидат жители на огнот и таму вечно ќе останат.”[208]



За да се зачува Келиме-и Тевхид, треба свесно да се разберат неговото значење, неговите услови и треба да се заштитиме од елементите кои го расипуваат.

Неговото значење и секој негов услов ја сочинуваат основата на Исламот.

Според ова;

• Треба да се биде верен на верबата во “Ла” до последен здив. Услов е отфрлање на тагутите на кои им се прави ибадет надвор од Аллах, оние кои им робуваат, нивните видовите на ибадет, и дистанцирање од нив.

207. 34/Себе’, 33
208. 2/Бакара, 217

• Треба да се биде верен на вербата “иллаллах” со кое се прифаќа божественоста само на Аллах. Нему (џ.џ.), ништо не треба да му се припишува за содружник. Како еден ханиф мумин животот, смртта, сите ибадети треба да му се посветат на Аллах.

• Да се верува во значењето на кое не упати Келиме-и Тевхид, и до последен здив треба да се истрае во верата без да се потпадне под сомневање.

• Овој збор треба да се изговара до последен здив без да се напушти ихласот, исправноста и искреноста.

• До последен здив правилно да го избереме нашиот ред; да се биде во редот на Аллах (џ.џ.), Неговиот Пратеник (сав) и мумините; да се дистанцираме од тагутите кои војуваат против Аллах, од мушриците кои им робуваат на тагутите, од луѓе чие верување е различно од исламот и да се истрае во овие работи до последен здив.



• Да знаеме кои постапки треба да се прават според Келиме-и Тевхид, кој го изговараме веродостојно со знаење, и до последен здив, со исправни дела да му се робува на Аллах (џ.џ.), да му бидеме покорни на Аллах и Неговиот Пратеник (сав).

## Што треба да направиме за да бидеме истрајни во Тевхид?

• Треба да помагаме на верата на Аллах (џ.џ.):

Оној кој ќе го разбере значењето и условите

на Келиме-и Тевхид, ќе ги разбере и елементите кои го расипуваат. Барајќи помош од Аллах да го заштити тевхидот, ќе биде заштитен од Аллах (џ.џ.) и ќе биде упатен на најисправниот пат. Бидејќи чувањето на тевхидот и немешањето на зулум во иманот е најчесното од напорот, највисок степен на робувањето. Аллах (џ.џ.) има ветено дека нив ќе ги штити, ќе ги упати на најисправниот пат и ќе им одреди сигурност:

"На оние кои се борат на нашиот пат, ќе ги упатиме на (вистинскиот) нашиот пат. Навистина Аллах е со они кои прават добро/кои се трудат да служат најдобро."[209]

"Тие што веруваат и не мешаат зулум/ширк во своето верување, тие ќе бидат сигурни (од гневот на Аллах). Тие се упатените."[210]



Покрај ова има уште една причина со која бранењето на тевхидот е најефективен пат. Помагањето на верата на Аллах (џ.џ.), напорот/борбата поканувањето на тевхидот да се расшири низ цел свет, претставува џихад за Ила-и келиметуллах:

"Еј верници! Ако помагате на (верата во) Аллах, (и Тој) ќе ви помогне и нозете ќе ви ги направи (стабилни и) цврсти."[211]

Ова е божествено ветување за кое нема никакво сомневање, за кое е ветено дека ќе се исполни.

209. 29/Анкебут, 69
210. 6/Ен'ам, 82
211. 47/Мухаммед, 7

Секој мумин, за помошта на верата на Аллах (џ.џ.) и според степенот на искреност во помагањето, ќе биде награден според ова ветување. Ние треба да го послушаме советот на Аллаховиот Пратеник (сав) на Ибни Аббас (ра):

Од Ибни Аббас (ра) се пренесува дека Аллаховиот Пратеник (сав) рекол:

"…Ти штити го Аллах (Неговите наредби и забрани) за Аллах тебе да те штити. Штити го Аллах (Неговите наредби и забрани) и каде и да се свртиш Него ќе го најдеш (Неговата помош) на твоја страна. Кога нешто бараш/молиш, барај/моли го Аллах. Кога бараш помош, барај ја од Аллах …"[212]

Тие кои ја штитат верата на Аллах, ќе бидат заштитени од Аллах (џ.џ.). Оние кои го штитат тевхидот; кои за него се борат; го подржуваат со животот, имотот и јазикот; кои не ја прекинуваат борбата на патот на Аллах… во секоја работа кон која ќе се упатат ќе ја најдат помошта на Аллах.



Човек кој ќе биде заштитен од Аллах (џ.џ.), ништо не може да му наштети. Дури и целиот свет ако се собере за да го залута и да го одврати од верата, само ќе му го зголемат иманот и преданоста:

"А кого Аллах ќе го упати на вистинскиот пат, него никој не може да го залута. Зарем Аллах не е силен и казнувач?"[213]

212. Тирмизи, 2516
213. 39/Зумер, 37

Треба да ги зголемиме патиштата за помагање во поканата кон тевхид, се додека да ја заслужиме заштитата од Аллах. Секоја помош која ќе ја пружиме на поканата кон тевхид, не доближува чекор поблиску до заштитата од Аллах, и ни ја зацврстува поврзаноста со Аллах (џ.ш.).

- Треба да се приврземе кон Аллах:

"... Кој ќе се приврзе кон Аллах, тој сигурно ќе биде упатен на вистинскиот пат."[214]

"Оние кои веруваат во Аллах и се приврзани на Него, Тој ќе им даде опрост, добрина/помош и милост и ќе ги упати кон вистинскиот пат (кој ќе ги однесе кај Него)."[215]

Канењето на тевхид е тешко, со страдање, со упорност. Човеколиките и џинни шејтани поставуваат безбројни замки. За да се биде истраен во овој долг и опасен пат треба со сигурност да се приврземе за патот. Несомнено најсигурното на што можеме да се приврземе е Аллах.

Приврзаноста на Аллах (џ.ш.), е исправање кон Него од срце. Тој треба да знае дека ни е потребен. Чувствува дека без Негова помош и упатување ќе бидеме уништени. Најдобриот свесен израз на оние кои се приврзани кон Него (џ.ш.) е: "Не ме оставај насамо со мојата душа, од отварањето до затворањето на очите".

214. 3/Ал-и Имран, 101
215. 4/Ниса, 175

Оваа свест, дури и како молитва, како доберба во срцето, им дава правец на постапките.

Целиот живот на Аллаховиот Пратеник (сав) е полн со примери на оваа приврзаност. Тој (сав) зарем не ја проучуваше најчесто оваа молитва?

يَا مُقَلِّبَ الْقُلُوبِ، ثَبِّتْ قَلْبِى عَلَى دِينِكَ

“О, Ти кој ги вртиш срцата, зацврсти го моето срце во верата.” [216]

Погледнете ги неговите (сав) молитви кои ги изговарал во текот на денот, од изгревањето на сонцето до завршувањето на денот! Сите се молитви за напор, за внатрешно засолнување, и напор за приврзаност кон Аллах (џ.џ.).

**Со молитва за**

**“Благодарност до Аллах Господарот на Световите.”**



216. Тирмизи, 2140

## УСЛОВИТЕ НА ЛАИЛАХЕИЛЛАЛЛАХ



# ИЗВОРИ

• Câmiu'l Beyân fî Te'vîli'l Kur'ân/Tefsîru't Taberî, İbnu Cerîr Et-Taberî, Muessesetur'r Risâle, 24 cilt, 1. Baskı, M 2000

• El-Bidâye ve'n Nihâye, İbnu Kesîr, Dâru Hecr, 21 cilt, 1.Baskı, M 2003

За верзијата на турски јазик, погледни: Büyük İslam Tarihi; el-Bidâye ve'n-

• El-Mufredât fî Ğarîbi'l Kur'ân, Râğıp El-İsfahânî, Dâru'l Kalem, 1. Baskı, H 1412

За верзијата на турски јазик, погледни: Mufredat Kur'ân Kavramları

Sözlüğü, Rağıb El-İsfahani, Pınar Yayıncılık, M 2018

• El-Mustalahâtu'l Erbe'a fi'l Kur'ân, Ebu'l A'lâ El-Mevdûdî, Dâru'l Kalem, H 1391

• За верзијата на турски јазик, погледни: Kur'ân'ın Dört Temel Terimi, Seyyid Ebu'l-Alâ El-Mevdûdî, Özgün Yayıncılık, 8. Baskı, M 2001

• Fî Zilâli'l Kur'ân, Seyyid Kutub, Dâru'ş Şurûk, 6 cilt, 17.Baskı, H 1412

За верзијата на турски јазик, погледни: Fî Zılâl-il Kur'ân, Prof. Dr. Seyyid Kutub,Birleşik Yayıncılık, 16 cilt, M 2012

• İ'lâmu'l Muvakkiîn, İbnu Kayyım El-Cevziyye, Dâru İbni'l Cevzî, 7 cilt, 1. Baskı, M 1423

За верзијата на турски јазик, погледни: İ'lâmü'l Muvakkı'in, İbn Kayyım el- Cevziyye, Pınar Yayıncılık, 2 cilt, Baskı yılı M 2017

• Lisânu'l Arab, İbnu'l Menzûr, Dâru Sâdr, 15 cilt, 3. Baskı, H 1414

Mu'cemu Mekâyîsi'l Luğa, İbnu'l Fâris, Dâru'l-Fikr, 6 cilt, M 1979

• Musnedu'l İmâm Ahmed ibni Hanbel, Ahmed ibni Hanbel, Muessesetu'r Risâle, 45 cilt, 1. Baskı, M 2001

За верзијата на турски јазик, погледни: Müsned, İmam Ahmed b. Hanbel, Bir Ocak Yayınları, 21 cilt, M 2013

• Sahîhu Muslim, Muslim ibni Haccâc, Muessesetu'r Risâle,2. Baskı, H 1441

За верзијата на турски јазик, погледни: Sahîh-i Buhârî, İmam Buhâri, Karınca & Polen Yayınları, 6 cilt, 1. Baskı, M 2017

• Sahîhu Muslim, Muslim ibni Haccâc, Muessesetu'r Risâle, 2. Baskı, H 1441

За верзијата на турски јазик, погледни: Sahîh-i Müslim Muhtasarı, Ocak Yayıncılık, 5 cilt, M 2020

• Sîretu ibni Hişâm, Abdulmelik ibni Hişâm, Şirketu Mektebeti ve Matbaati Mustafâ El-Bâbî El-Halebî ve Evlâdihi, 2 Cilt, H 1375

За верзијата на турски јазик, погледни: Siret-i İbn Hişam, Abdulmelik ibni Hişâm, Kahraman Yayınları, 4 Cilt, M 2014



• Sunenu Ebî Dâvud, Ebû Dâvud Es-Sicistânî, Muessesetu’r Risâle, 1. Baskı, H 1440

За верзијата на турски јазик, погледни: Sünen-i Ebû Dâvud Tercemesi, Konya Kitapçılık, 3 cilt, M 2015

• Sunenu ibni Mâce, İbni Mâce, Muessesetu’r Risâle, 1. Baskı, H 1438

За верзијата на турски јазик, погледни: Sünen-i İbni Mâce Tercemesi, Konya Kitapçılık, 2 cilt, M 2008

• Sunenu’t Tirmizî, Muhammed ibni Îsa Et-Tirmizî, Muessesetu’r Risâle, 1. Baskı, H 1438

За верзијата на турски јазик, погледни: Sünen-i Tirmizi Tercemesi, Konya Kitapçılık, 3 cilt, M 2007

• Tefsîru’l Kur’âni’l Azîm, İbnu Kesîr, Dârul Kutubi’l İlmiyye, 9 cilt, H 1419

За верзијата на турски јазик, погледни: İbn-i Kesîr Tefsiri, İmam Hafız İbn-i Kesîr, Polen Yayınları, 12 Cilt, M 2020



• Usûlu’l Fıkhi’l İslâmî, Vehbe Ez-Zuhaylî, Dâru’l Fikr, 1.Baskı, H 1406

За верзијата на турски јазик, погледни: Fıkıh Usulü, Prof. Dr. Vehbe Zuhayli, Risale Yayınları, M 1996

• Zâdu’l Mesîr fî İlmi’t Tefsîr, İbnu’l Cevzî, Dâru’l Kitâbi’l Arabî, 4 cilt, 1. Baskı, H 1422

За верзијата на турски јазик, погледни: Zadü’l-Mesir Fi İlmi’t-Tefsir, İmam Ebu’l-Ferec İbn’ul Cevzî, Kahraman Yayınları, 6 cilt, M 2011

**Нумерирањето на сите хадиси е направено според доленаведените книги:**

Câmiu'l Usûli't Tis'a mine's Sunneti'l Mutahhara, Ahmed Sâlih Eş-Şâmî, El-Mektebu'l İslami, 14 Cilt, 1. Baskı, M 2021

Zevâid ibni Huzeyme ve ibni Hibbân ve'l Mustedrek Alâ Kutubi't Tis'a, Sâlih ibni Ahmed Eş-Şâmî, El-Mektebu'l İslâmî, 3 Cilt, 1. Baskı, M 2012

Zevâidu's Sunen'il Kubrâ li'l Beyhakî, Ahmed Sâlih Eş-Şâmî, El-Mektebu'l İslâmî, 3 Cilt, 1. Baskı, M 2010



# Лаилахеиллаллах



Овој збор ги дели племињата на Муслим-и и ќафири...

Овој збор ја одредува дестинацијата
на луѓето на овој свет и ахирет...

Заради овој збор, низ минатото, меѓусебно се
спротиставувале татковците и синовите…

Овој збор, го стави Нух (ас) во бродот на спасот,
а неговиот сакан син се удави во брановите на водата...

Овој збор го спаси Лут (ас), а на неговата
сопруга и врнеа камења од небото...

Заради овој збор, Ибрахим (ас) на татко му и племето,
со сета храброст, им рекол „Вие и вашите татковци сте залутани..."

Овој збор ги спасил Израелците од тагутот на нивното време,
четириесет години лутале во пустината...

Овој збор бил причина за сите аристократи да ги мачат пејгамберите...

Заради овој збор, Неговиот Пратеник (сав),
кој бил најдоверливиот во тоа време,
бил нарекуван „поет, лажго, луд, јасновидец, врач“...

Заради овој збор, Неговиот Пратеник (сав),
додека бил трговец, рекол: "Се додека да му се прави ибадет на Аллах,
кој нема ортак, испратен сум со меч..."

